**АЛЕКСАНДАР РЕСАВСКИ**

# АВАНТУРИТЕ НА ВИКТОР

**Патот до Карпестата Планина**



**Дата ПЕСНОПОЈ - Битола**
**2022 година**

**СОВРЕМЕНА МАКЕДОНСКА ПРОЗА**
**Дата ПЕСНОПОЈ – Битола**

**Едиција: КНИЖЕВНИ МЕРИДИЈАНИ**

**АЛЕКСАНДАР РЕСАВСКИ**
**АВАНТУРИТЕ НА ВИКТОР**
**Патот до Карпестата Планина**

**Уредник:Марина Огненова**

**Дизајн на корица: Александар Јакимовски**

**Главен и одговорен уредник:**
**Илија МЕРКОВСКИ**

Тираж: 100

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

821.163.3-31

РЕСАВСКИ, Александар
Авантурите на Виктор : патот до Карпестата Планина / Александар Ресавски. - Битола : Дата песнопој, 2022. - 145 стр. ; 21 см.
(Современа македонска проза. Едиција Книжевни меридијани)

ISBN 978-608-246-363-6
COBISS.MK-ID 58054149

# ЗАПОЗНАВАЊЕ

Звукот беше вообичаено досаден, посебно кога силниот ветар ги разлетуваше жолтите лисја, а тие непрекинато се тркалаа по асфалтот, и како да никако не сакаше да престане тој ветер, а тие беа насекаде, од штотуку средените купишта, но нивната жолто-златна боја беше толку магична, што се чинеше како да сакаат да кажат нешто, но можеби тоа и беше вистината, само требаше да се појави некој знак за тоа да биде реалност. Облаците од миг во миг станувaa се потемни и изгледаа толку застрашувачки што наликуваше како некој со нив да си игра. Ситните капки дожд кои беа разнесувани од ветерот се лепеа за прозорецот, па погледот кон надвор станувaше не јасен, не изостануваше и звукот од поткровјето кој на моменти беше доста силен од врнежливото време... нормално тоа беше дел од годишно време, можеби нереално и несекојдневно, но тоа беше вообичаен доцен есенски ден, да тоа беше есен.

# ИЛУЗИЈА ИЛИ ВИСТИНА

Тоа беше мала соба со поткровје и во средината беше поставен уникатниот лустер кој зрачеше со силна светлина, и беше точно над една мала масичка со столче за да се завршуваат личните домашни работи кои беа зададени од професорите. Поткровјето се спушташе се до креветот, а покрај креветот од десната страна се наогаше прозорец кое гледаше пред самиот булевар, не толку прометен и фрекфентен, а додека од наоколу се слушаа тивките и пријатни шумолења на дрвјата кои наликуваа како да разговараат и оживуваат, бидејки непосредно се наогаше и паркот. Тоа беше омиленото место за размислување и бегање од секојдневните проблеми, и сите имаа одредено место или катче со кои можеа да се пофалат иако просторот беше за сите ист и не многу голем, тоа беше дома за повеќе деца, кои делеа повеќе заеднички работи, некои помали, некои поголеми, и беа без свои родители, баби и дедовци, тоа беше дом на околу сто и педесет деца, и на кратко тоа беше собата на Виктор.

- Виктоор! - се слушна глас кој доаѓаше далеку од ходникот. Се подотвори малку вратата, и се појави наведната глава со насмевка.

- Виктор што правиш, ајде станувај да прошетаме, ако сакаш можеме и да играме фудбал, денеска се договаравме со останатите деца. - проговори неговиот другар. - А подобро би било да прошетаме и во парк. -рече Том. Натаженото лице на неговиот другар беше приметливо бидејќи веќе неколку денови Виктор послабо излегуваше од собата.

- Во ред, ајде да прошетаме, само почекај ме доле пред главната врата, да се облечам, веднаш ќе дојдам. - му рече Виктор.

Додека се облекуваше Виктор постојано во глава му се вртеше дали да му каже на Том за тоа што го гледаше во изминатите неколку денови, го мачеше постојано, па дури и не спиеше, беше ставен во измачување. Но, знаеше дека тој не е како сите останати, понекогаш дури и беше избегнуван од поединци, мислејќи дека е малку луд, но него тоа воопшто не му пречеше, секогаш беше добар со сите и полн со љубезност.

- Готово, се спремив, -си премрмори самиот, -да одам за да не ме чека Том.

- Виктор, малку роси надвор но не би било проблем тоа, за секој случај земав и чадор, се надевам нема да ни затреба. - рече Том.

Тие тргнаа кон паркот, но никој ништо не зборуваше... се до моментот кога се погледнаа во очи.

-Том имам нешто да ти кажам, не знам како ќе ме разбереше... се плашам, знаеш дека некои други понекогаш ме одбегнуваат заради тоа што сум. - му рече Виктор.

- Виктоор мој другару... што и да е, јас секогаш ќе имам разбирање за тебе, ние сме најверни другари и треба да го чуваме тоа, посебно кога имаме тајни... што и да те мачи можеш слободно да ми кажеш мене, јас те сакам како вистински другар, во овие осум години постојано се обидував да те разберам и запознаам, но ти некако тоа не го дозволуваше... -рече Том.

Зема воздух и се издиши...

- Една ноќ додека седев во соба и гледав надвор од прозорецот, на самата улица на тротоарот приметив како стоеше човек, кој изгледаше прилично млад, со црна коса со средна должина, во црно палто и светли панталони, и гледаше право на кај мене, право во мојата соба, па дури и погледите ни допреа... навистина се уплашив... тоа траеше само неколку секунди, се тргнав... не знав што да направам, седев на кревет, но од љубопитност пак надѕирнав, а на

истото место стоеше многу постар човек, со бело – сивкаста коса, долга бела брада и забележеителна наметка, беше прилично долга, до самата земја и по малку светкаше... ова се случуваше неколку денови по ред, зар мислиш дека некој сака нешто да ми каже... некако чуствувам страв... ќе беше добро и ти да беше со мене да го видеше. -рече Виктор.

Том само слушаше и ништо не коментираше, очите ми беа широко отворени и со под отворена уста.

- Но, не е само тоа, веќе подолго време ми се гледаат некои знаци, во форма на писмо, ги нема насекаде, тие се поставени само на одредени места, сѐ уште не можам да си објаснам, но сигурно имаат значење... вчера кога шетавме, на дел од зградите на ѕидовите имаше напишано: ,,ЌЕ СЕ ЗАПОЗНАЕМЕ НАСКОРО“… сѐ уште немам начин да те натерам како да ми веруваш.

Том со насмевка го погледна и рече:

- Ти верувам, зар мислиш дека другар би ме лажел, знам дека си искрен, и тоа ми дава за право што и да ми кажеш би се согласил со тебе, -кажувајќи го тоа низ насмевка... -убаво е да имаш другар кој можеби има некој моќ, или пак можеби е волшебник.

- Престани Том, -кој во тој момент почнаа и двајцата да се смеат... - Но пред да си одиме, сакам да те прашам, дали ја имаш приметено онаа мачка која се шета низ домот и постојано е во дворот? - Рече Виктор.

- Даа, - низ насмевка кажувајќи го тоа Том -прилично е убава, а веќе подолго време се обидуваат да ја избркаат од тука, ја видов и во ходникот во една доцна вечер, но не им успева, сигурно има причина што е тука.

- Ајде да си одиме, веќе почнува да се стемнува, а станува и ладно, можеби ќе биде врнежлива оваа ноќ. -Кажа Виктор.

Тие тргнаа назад кон собите, а ветерот се повеќе засилуваше.

- Дојди вечер покасно кај мене во соба, да ја запознаеш убавата мачка, таа иде кај мене постојано. -Низ насмевка и шепот го кажа тоа Виктор.

## ЕДНА РАКА БОМБОНИ

Се слушаа гласови викање, довикување... сите веќе беа во своите соби од штотуку завршената вечера. Виктор си ги средуваше личните работите во собата, бидејќи беше несредена, но тоа воопшто не му претставуваше проблем и покрај тоа што го очекуваше да дојде Том, сепак тие беа доволно блиски како другари што тоа и не беше важно во каква состојба е собата. Се слушна тропање на вратата

- Слободно рече Виктор, може да влезете. -Се подотвори малку вратата и се појави повозрасна жена со мала насмевка, која беше задолжена за редот во домот. Тоа беше Олга.

- Виктор добро е што си ја средуваш собата, имаш навистина добра навика, зошто голем дел од другите по ретко го прават тоа. -рече Олга. Тиа беа во добри односи посебно со Виктор, а исто ѝ беше и миленик.

- Јас само дојдов да видам како си и да те поздравам бидејќи денеска не се видовме... но ќе те оставам сега, да не ти пречам во работата. -рече Олга.

- Не, воопшто не ми пречете, а и вашето друштво навистина ми одговара. -Одговори Виктор со насмевка. Таа се доближи до него и само го погали по образот.

- Сега ќе те оставам имам и други обврски да завршам пред да си легниме сите. -кажа Олга.

- Но сѐ уште е рано за спиење, нели Олга? -Ѝ рече Виктор.

- Да рано е за спиење, но ти не мора да спиеш, само не седи до многу касно, сепак утре имаме обврски. -рече Олга низ насмевка.

- Во ред, така и ќе биде.

- Сега заминувам и добра ноќ, се гледаме утре.

- Добра ноќ наставничке! -Низ голема насмевка го кажа тоа Виктор, а нејзиното заминуваме беше со уште поголема насмевка и ја затвори вратата.

Помина повеќе од час откако си замина Олга, а тој веќе ја среди собата, беше тишина, а скоро сите беа во своите соби и повеќето си легнаа да спијат.

Во еден момент се слушна гребење на вратата, и по полека почна да се помрднува рачката, тој се заврте и потстана од креветот на кој седеше, а веќе доле на прагот се појави Абра.

- Ајде влези, дојди, -рече Виктор. Веднаш стана да ја затвори вратата за да не види никој. - Те очекував да дојдеш и по рано, но во ред е, можеби ова време е најдобро за гости. Ти наговорив претходно дека мојот другар сака да те види, тој ќе дојде во секое време, постојно ми зборува дека си многу убава, нема потреба да се плашиш, нема да каже на никој, оди долу под кревет се додека не дојде тој.

Во иститот момент набрзина се отвори и затвори вратата, тоа беше Том, задишан.

- За малку ќе ме видеа дека шетам низ ходникот.

-Ајде дојди седни, земи здив, - му одговори Виктор.

Тој седна покрај него кажувајќи му дека навистина сака да ја види мачката за која зборуваа.

- Можеби и ќе успеам да си ја земам за себе. -рече Том.

- Таа е тука и те слуша што зборуваш. -Му рече Виктор.

- Каде е? - Со воодушевено лице проговори Том.

Тој само со прстот покажа под креветот, но ништо не прозбори. Додека да се наведне да наѕирне под креветот, таа излезе со кренат опаш, имаше исклучително големо влакно, мазно и беше со темно сивкаста боја... заобиколи околу маса и се качи на неа.

- Е ова е Абра, - рече Виктор.

- Здраво Том, -со нежен и милостлив глас го кажа тоа мачката Абра. - Мене не може никој да ме поседува, доволно сум способна сама да се снаоѓам и живеам, се надевам ќе бидеме добри пријатели.

Во тој момент Том веднаш стана од креветот. Збунет, уплашен не очекувајќи го тоа од една мачка да му прозбори, а веќе се прилепи за самиот ѕид, одалечувајќи се, се понастрана но самото лице му беше воодушевено, се чуствуваше љубопитност.

- Том што ти е? -Низ насмевка го кажа тоа Виктор. - Изненаден си нели?

- Ова ни најмалку не го очекував, е сега она што ми го кажуваше во паркот веќе добива вистина дека за сѐ треба да ти верувам рече.

- Дојди седни не мора да стоиш, доволно има место на креветот, ако сакаш земи го и столчето, - во смеење го кажуваше тоа Виктор.

- Го слушна што рече Виктор, не мора да се плашиш, време е да се запознаеме, -проговори Абра, - а веќе Том почна пополека повторно да се доближува до креветот.

- Колку време се познавате вие двајца? Зачудено праша Том.

-Па, само неколку дена, -одговори Виктор.

- А ти си едниствена што можеш да зборуваш? Има и други останати како тебе што зборуваат? - праша Том.

- Не сум само јас, не има уште неколку, но другите и не се баш пријателски расположени за запознавање. -Рече Абра. -Но кога веќе сум тука ајде да ве расположам малку и

да ви дадам нешто од мене, - а Том и Виктор ги подотворија очите со големо исчекување.

Додека таа седеше исправена на самиот агол од масата за миг го подигна големиот и влакнест опаш и го постави на масата и започна да го мрда исто како движењето на змија, а веќе од сите страни од него почна да излегуваат бомбони во различни бои, што за неколку секунди целата маса беше преполна, што дури почнаа да паѓаат и на земја. Радоста и насмевката беше толку силна кај Том и Виктор што одамна не се случила и ја немаа. Тие останаа до касно во собата, а секако со нив беше и Абра која му правеше друштво, играа, се забавуваа. Поминаа неколку часа во дружба и беше прилично доцна кога Том рече дека е време да си оди... утре треба рано да стануваме, а и јас со мојата група ќе имам прошетка во археолошкиот музеј.

- Да, да така е Том, - рече Виктор.

- Да бидам тивок да не разбудам некој, а најмалку сакам и да не ме видат дека шетам во ова време од ноќта низ ходникот. - Рече Том.

- Том се надавам дека ти беше убаво што се запознавме и дружевме. - Рече Абра.

- Секако, ѝ се насмевна. Би останал и цела вечер но мора да легнуваме, ќе се видиме повторно нели?

- Да секако, -со нежен глас одговори Абра.

-Добра ноќ Абра, добра ноќ Виктор, се гледаме. - Насмеан го кажа тоа Том.

Полека испадна од собата и внимателно ја затвори вратата, а Виктор и Абра останаа сами.

- За кратко ќе те напуштам и јас, веќе е доцна, а ти мора да одмараш. - Рече Абра.

- Можеш и овде да останеш, воопшто не би било проблем.

- Не, не можам, морам да се вратам од таму кај што дојдов, овде сум оваа вечер да ти пренесам една порака, а

истата да ја однесам назад во селото од каде што дојдов. - Рече Абра.

- Кое село, која порака? - Збунето праша Виктор.

- Пораката е од исклучително многу добар човек, доста стар... ние го викаме Старецот. Но има и друго име, но тој самиот ќе ти се претстави, и ми пренесе дека сака да те виде, има доста важни работи да ти каже. Ова ти го кажувам пред да се видите за да не се уплашиш.

- А каде да се видиме?

- Остави го тоа на него, тој знае каде.

Многу прашања почнаа да му се вртат во глава за тоа што се случува, сакаше постојано и постојано да поставува и прашува, но никако не доби одговор, а Абра веќе беше на прагот пред вратата за заминување.

- Јас те напуштам, морам да одам.

Виктор стоеше исправено покрај масата, и само што сакаше да ја праша, со подотворена уста, таа веќе за секунда ја помина вратата, станувајќи невидлива, едноставно вратата не се ни отвори.

## ВНАТРЕ ВО ЗАМОКОТ

- Секој 10-ти од лозата на Асорин може да го прочита проколнатото писмо на лозата Шахор и да дознае каде се наоѓа црниот камен... Во него се наоѓа доста записи и црни магии... места кои се доста мрачни, проколнати..., а веќе и знам кој може тоа да го прочита... тој е единствениот кој може да ни помогне... долго време внимаваме на него, можеби и време е конечно да се сретнам... мора да ја дознае вистината... пророштвото од кристалниот дијамант ме предупреди на нешто што би можело да следи. -Рече Старецот.

- Господине, господине, - се слушна глас од просторијата. - Тоа што го кажавте, дали е точно, сигурен ли сте? -Го праша малото џуџе Протегус завиткано во светликава бела наметка од кое едното око ѕиркаше од неа, а додека едната рака му беше ставена на столот.

Ја наведна главата Старецот, замислен, не преговори ништо, во мислите постојано му поминуваа песочни часовници дека времето станува се пократко и предупреваењето од пророштвото.

- Заборави го ова Протегус, ќе ти создава дополнителни проблеми доколку мислиш постојано, секако дека ќе најдеме решение. -Рече Старецот. -И пополека стана од столот на кој седеше, се исправи, ја крена раката свртена во правец на каминот, а неговиот прстен почна да свети во сина боја... веднаш се почувствува топлина, а огнот во каминот стана прилично голем.

- Протегус вака е подобро нели?

Да, господине во ред е, -со насмевка го кажа тоа Протегус.

Се заврте Старецот и набрзина излезе од собата во која беа, а неговата наметка се влечеше по спиралните скали по кои се симнуваше надолу. Одеше низ мали споредни ходници, а преку нив стигнуваше до големата просторија, ретко кој друг ги користеше, бидејќи од нив постојано се слушаа морничави гласови кои излегуваа од ѕидовите, но тој беше навикнат, едноставно комуницираше со нив. Тоа беше замок, неговата големина беше неопислива, беше невидлив однадвор, сакаа сè помалку да знаат за него особено од оние кои не беа дел од тоа.

Како се доближуваше до големата просторија зборувањата стануваа сè погласни. Препознатлива беше големата врата, а се издигнуваше високо до поткровјето. Тој веќе беше застанат пред неа, а се слушаше крцкањето на вратата како се отвора, само тој кога застануваше пред неа

сама се отвараше, без никаков допир, препознатлива беше светлината од рацете која излегуваше. Наеднаш се претвори тишина, а од недалеку се слушна и глас како изговори, добре ни дојде Максимиус, со длабок и јак глас го кажа тоа Расмус кој многу ретко беше присутен во замокот, неговото живеалиште беше длабоко во Заборавена Шума.

- Мило ми е што те гледам повторно пријателе. -Рече Старецот.

Во просторијата беа околу дваесетина луѓе, Огинс, Лукас, Брин, а најзагрижена таа вечер беше бабата Маргарет и беше таму по барање на Максимиус. Тоа беше вообичаен состанок кој го имаа, но во малку напната ситуација. Таа вечер разговараа како повеќе да го заштитат Виктор. Во сета таа ситуација најгласен беше Јасмин Лиам, беше упорен во кажувањето уште вечерта Протегус да замине и да биде заштитник на малиот Виктор. Тој е најстариот чувар на Црното Езеро, изгледаше малку страшно од долгата црна коса и наметка, но тој беше исклучително добар и внимателен човек.

Максимиус тропна со едната рака испуштајќи светлина, и за миг пред него се појави Протегус. Уште вечерва му рече да замине и да биде во близина на Виктор.

- Заминувам веднаш господине. -Рече Протегус, а неговото исчезнување од просторијата остави прашина и бела светлина со мали светликави ѕвездички.

- Максимиус ќе мораш и ти што побрзо да отидеш кај Виктор, времето истекува, - проговори бабата Маргарет.

- Да, ќе го направам тоа овие денови, а можеби и утре, - рече Максимиус.

Таа вечер врнеше многу дожд додека звуците од грмотевиците силно навлегуваа низ ѕидините на замокот, а силната светлина пробиваше низ големите прозорци.

# ПРОШЕТКА НИЗ ГРАДОТ

Поминаа неколку денови од кога последен пат Абра беше кај Виктор, но од тогаш таа не се врати повторно. Му беше чудно што таа немаше дојдено, бидејќи беше чест гостин кај него. Имаа наредба сите оние кои беа од лозата Асорин да не го посетуваат, заради негова сигурност, да не биде забележан и откриен. Секако ова беше предлог и наредба од Старецот, а единствен во негова близина беше Протегус кој беше невидлив за сите останати, а тој беше и неговиот заштитник.

Беше петок, како и секоја ден ги извршуваа своите обврски, а некои од нив се спремаа и за прошетка во градот, и Виктор беше дел од групата. Се симнаа долу во ходникот каде требаа да се чекат, настана мала гужва и се слушаа силни извикувања од децата, додека наставниците ги делеа картите за влез во Археолошкиот музеј.

- Веќе е пладне, може да тргнеме, -рече еден од наставниците.

Почнаа да се качуваат во автобусот и да ги завземаат своите седишта. Додека се возеа гласови се слушаа од сите страни, имаше радост, насмеани лица, песна ечеше од секој.

„*Сложни деца сме ние*
*паметни и послушни*
*се возиме каде сакаме*

*Јас прв, мојот другар втор*
*Не е важно кој ред е*
*Ние сме сите исто*".

По нешто повеќе од половина час возење тие речиси стигнаа до Археолошкоит музеј. Тоа беше прекрасна градба сместена покрај река во центарот на градот, оградена со

високи бели столбови, а на врвовите имаше куполи, а помеѓу нив триаголна форма. Беше неверојатно прекрасен. Групата од триесетина деца се приближуваше до самиот влез, а на вратата стоеше жена која требаше да ги шета низ музејот и да им објаснува за антиквитети пронајдени од пред неколку векови. При влегувањето сите беа вчудоневидени од неговата грациозност, сите беа со подотворени усни, а секако уште позанимливи беа предметите поставени во стаклени позадини кои имаа голема вредност и претставуваа големо богатство. Беше полн со посетители па сите можеа слободно да ги разгледуваат предметите. Виктор беше заедно со Ана и Петар, но некако му недостигаше Том што не беше со него, но тој претходно го посети музејот со другата група, бидејќи беа премногу деца, па мораше да бидат поделени на групи. Изненаден од антиквитетите Виктор заостануваше зад сите, погледнувајќи на сите страни. Се слушна глас како го викаат, а тоа беше Ана, која довикуваше од вториот спрат.

- Виктоор, Виктоор!

*„Ајде да побрзам да не се изгубам со останатите си рече тивко во себе Виктор“.*

Одминувајќи го првиот спрат, пред да почне да се качува по скалите на кај вториот кат, од неговата десна страна беше поставен кристален камен во стаклен орман, кој наликуваше како парче од некој дијамант, имаше црна боја, по малку светкаше и беше со големина колку на една рака. Како се наближуваше и поминуваше покрај него слушаше звуци на чудно тропање и песок разнесуван од ветар. Не знаеше од каде доаѓа тој звук, подзастана малку и почна да се врти околу себе. Во тој момент се појави светлина, а таа беше променлива од светло сива светло сребрена до темно сина. Не се ни помрдна, едноставно се здрви од тоа што го гледаше. Очигледно беше дека само тој тоа го гледаше, бидејќи сепак имаше луѓе кои поминнуваа,

а ништо не забележуваа. Како се доближи повеќе почнаа букви да излгегуваат од него, изгледаше како писмо, но без некој редослед, тие се вртеа околу него. Погледот му беше здрвен се додека не дојде еден помлад господин (еден од лозата на Шахор) се насмевна и проговори:

- Доста интересен камен е, потекнува од 18 век и претпоставуваме дека го користеле за одбрана од лоши сили.

- Навистина интересно, -рече Виктор и набрзина замина напуштајки го првиот кат.

Но не беше еднинствен кој сето ова го виде. Во непосредна близина се наоѓаше и Протегус, кој мораше да внимава на него, бидејќи имаше сознание дека од лозата Шахор веке ја бараат личноста која може да го прочита писмото кој е во самиот камен.

- Виктор, каде застана, каде беше до сега, те викнав неколку пати. Што ти е, ми делуваш малку збунето, а и бојата на лицето ти е малку бледа, дали си добар? -Го праша Ана.

- Да да во ред е, добро ми е.

Тие продолжија понатаму заедно со групата да разгледуваат, а од она што го виде Виктор беше премногу збунет. Си велеше во себе, камо ли да беше Том со него за да му каже, и едвај чекаше сето ова да заврши па да си одат, не смееше за ова да зборува на никој друг, и ако кажеше ќе помислеа дека нешто не е во ред со него. Откако помина половина час во шетање и разгледување, од не многу далеку се слушна глас.

- Ова е сè што денеска ви кажавме и претставивме за нашата историја се надевам дека ви се допадна и ве очекуваме повторно во посета.

- Ајде сега пополека да го напуштиме музејот, -кажа еден од наставниците и заминаа од таму.

# ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ

Откако Протегус го виде сето ова, а секако тој беше од лозата Асорин, веднаш со молскавична брзина се упати кон местото каде беше Старецот, кој имаше способност за секунда да се преместува од едно во друго место. Се слушна звук од ветар, прашина се разлета низ собата каде што беше Максимиус, а седеше вообичаено пред каминот и пиеше чај. Со нежен глас проговори Протегус:

-Го видов лично, каменот светеше, морате до вечер да одите кај Виктор. Имаше една личност која збореше со него на кратко и тој веднаш замина од таму. -рече Протегус.

- Во ред, ќе го направам тоа уште оваа вечер.

Само што не пристигнале Виктор веќе беше станат од своето седиште, едвај чекаше да го најде Том и да му каже што му се случило. Автобусот застана и се отворија вратите, а тој прв истрча и се упати во домот. Праша неколку од неговите врсници каде е Том, му рекоа дека е на фудбалското игралиште.

- Том, - силно извика Виктор.

Од недалеку се исправи тој и дотрча на кај Виктор.

- Имам нешто да ти кажам, нешто чудно ми се случи и сè уште сум збунет, додека бевме во музејот. Ајде да одиме во соба.

- Сега, одма? -Праша Том.

- Даа, да ајдее, па после ќе одиме на вечера. - рече Виктор.

Тргна нагоре во соба, а по пат ги застанаа неколку нивни врсници. Ајде да одиме на вечера, а тие едногласно одговорија, ќе дојдеме за кратко. Додека се качуваа по скалите Том чудно го погледна.

- Виктор кажи ми што е?

- Не овде на скалите, сега во соба ќе дознаеш.

Се слушна вртење на клуч и со брзина ја отвори вратата.

- Затвори ја убаво, -рече Виктор. - Ова што ќе ти го кажам само ти ќе го знаеш, како и некои работи што претходно ти ги кажав, се надевам дека нема да помислиш дека сум луд.

- Додека шетавме во музејот, малку заостанав позади групата, а бев лубопитен скоро за сè, и сакав поубаво да разгледам. Пред да го напуштам првиот кат и да продолжам по скалите за другиот, почнав да слушам некои чудни звуци, и потоа од еден кристален камен почна да излегува светлина, а видов и букви како излегуваат од него, наликуваше како на некое писмо но без некој редослед. Не знам што е ова, но некако не ми делува на добро.

- Да беше овде Абра секако ќе добиевме одговор, но што се случува каде е? - Праша Том.

Виктор само ги крена рамениците и ништо не кажа.

- Мора да се потрудиме да најдеме одговор за тоа што гледаш и што случува. Ајде сега да одиме да вечераме, касно е. И заборави на ова и не го мисли постојано.

- Во ред, ајде да одиме. -Рече Виктор.

## МАГИЧНА НОЌ

Поминаа неколку часови откако заврши вечерата и скоро сите беа во своите соби додека некои од нив имаа друштво, но Виктор беше сам во неговата соба, не сакаше никој да му зборува, од мислите не му излегуваше денешната посета на музејот. Постојано се прашуваше што беше тоа, бараше одговор, но постојано се вртеше се во круг како да немаше излез од одговорите што ги бараше. Беше триесет минути пред полноќ но сонот никако да му дојди,

како воопшто и да не постоеше, подого време седеше навален до прозорецот задлабочен во темното небо додека уличните светилки треперea од размрданите лисја што ветерот ги придвижуваше. Во далечината се гледаше светкањето на молњите, а на прозорците имаше и по малку капки роса.

Си рече во себе, можеби ако почне да врне посилно ќе треба да си легнам и се насмевна. Имаше понекогаш страв од светкањето на молњите но сепак се трудеше мислите да ги насочи на други работи, но некако тоа тешко му одеше. Од време на време поминуваше по некој автомобил или автобус, но тиа беа ретки, но сепак ќе погледнеше надолу што поминуваше, а имаше и по некој пешак, но не обрнуваше поголемо внимание. Потстана малку и ја исправи раката за да го отвори прозорецот, сакаше да влезе малку свеж воздух пред да си легне. Само што сакаше да тргне кон креветот забележа светлина на самата улица прикриена од дрвјата. Си помисли дека му се причинува. Повторно убаво загледа но таа не престануваше, стануваше се појасна и посветла, како мали молњи излегуваа позади дрвото и наликуваше како да има проблем со напојувањето со енергија и дека ветерот го направил проблемот. Траеше неколку секудни и наеднаш ја снема. Поминаа две возила со голема брзина, а веднаш до самото дрво стоеше човек, гледаше право во собата на Виктор, погледите си ги фатија и изгледаше прилично младо но беше некако чуден. Виктор од што се уплаши немаше ни време убаво да погледне и веднаш се тргна наназад и се повлече на кај собата. Стоеше некое време и си велеше кој може во оваа време некој да гледа баш во неговата соба. Повторно истатата ситуација од пред некој ден. Но љубопитоста не му даваше да легне во креветот и пополека повторно почна да се доближува до прозорецот. На истото место каде што стоеше младиот човек, се најде друга

личност и изгледаше прилично старо со бела долга брада и чудна наметка. Ова дополнително го збуни, како можеше на истото место да стојат две личности со различен изглед. Беше видно вознемирен и уплашен па реши да се тргне од прозорецот и да легне. Започна да си го средува креветот, ги облече омилените светло сини пицами со темно сини ѕвезди, ја изгаси сијалицата и легна во креветот. Мала пригушена светлина се простираше низ собата доаѓајќи над неговата глава, која подолго време спиеше со неа, и не ја гасеше помошната ламба, имаше страв па таа светеше преку цела ноќ. Помина половина час откако беше легнат во креветот, но никако да заспие, постојано се вртеше од едната и на другата страна, имаше некое чудно претчувство за оваа вечер. Задлабочен со мислите, од време на време ламбата на неговата глава почна да трепери, но некако не обрнуваше посебно внимание на тоа со претпоставка дека можеби и ќе прегори во секое време оти неколку денови по ред никако не ја гасеше. Треперењето се повеќе зачестуваше, а тоа никако не му даваше сон, воздухот во неговата соба како да стануваше се по ладен и свеж, па дури и прозорците почнаа да се замаглуваат. Сакаше да стане и да оди кај Том во неговата соба. Само што се исправи од креветот и да ја подаде едната нога низ собата почнаа да се појавуваат светликави ѕвездички, беа толку волшебни и магични што почна да се занесува во нив... имаа нежен, блед светликав сјај.

*„Нешто се случува, ова не е добро*.

Во истиот момент светлите ѕвезди почнаа да се соединуваат точно пред вратата и формираат облик на човек. Од што беше уплашен немаше ни глас да викне.

- Не се плаши, сѐ е во ред. Тука сум за да ти помогнам и заштитам, -рече со длабок глас, а веќе пред вратата стоеше млад човек со блага насмевка.

- Кој си ти, како дојде, како влезе овде, што бараш?

- Сигурно си тој што пред малку те видов од прозорецот, гледаше право во мојата соба. Заминувај од тука додека не сум ги викнал наставниците! -налутено рече Виктор.

- Почекај, знам дека ова е необично запознавање, но за да ми веруваш стани. Го гледаш она метален полукружен свиок на дното од лустерот. Оптегни го надолу, - рече човекот со дебел глас.

- Оф боже што се случува? -Праша Виктор.

Потстана од креветот и со левата рака го потфати свиокот и го оптегна надоле. Црвеникава светлина го заобиколи лустерот и се слушна тресок на масата, тоа беше клуч, изгледаше прилично стар, како да е од некој сеф.

- Од каде овој клуч тука, кај мене во соба, па и згора на тоа скриен во лустерот, ова мора да е некоја шега.

- Не е шега. Тој е за тебе, ти го остави твојата баба, таа ми кажа дека е тука, инаку немаше причина да ми веруваш.

- Мојата баба, јас имам баба? Зошто до сега не се појави, каде е? -Со трепелив глас и насолзени очи го кажа тоа Виктор.

- Те набљудувавме постојано и пазевме заради твоја сугурност, но дојде и тој момент кога треба да знаеш многу работи. -Рече непознаникот. - Она што досега ти се случуваше не е илузија, тоа е вистина, знам и за денешната посета во музејот и тоа што го виде е вистина, каменот е волшебен и има доста добри и лоши работи во него, целата работа е кој ќе го употреби. - Оваа не е мојот правилен изглед, изгледам многу постаро се викам Максимиус, но сите ме знаат како Старецот Волшебник.

Мали светликави точки почнаа да кружат околу Максимиус, светлината постојано добиваше на сјај се додека тој не ја доби својата вистинска страна. Долгата

волшебна наметка, долгата бела коса и брада веќе како да му беа познати.

- Она што го видив пред некое време значи е вистина, вие сте тој што ве видов од другата страна на улицата. Вака ми изгледате како човек на кој може повеќе да му верувам. - кажа Виктор.

Старецот само благо се насмевна.

- Морам да те замолам за нешто Виктор. Оваа вечер треба да отидеме до музејот, има работи кои што само ти можеш да ги видиш, каменот не смее да остане таму. Доколку не отидеме до утре ќе го нема, а со тоа ќе бидеме во поголема неволја.

- Не разбирам зошто баш јас. Како ќе испаднам од овде, нема да можам да поминам од главниот влез.

- Остави го тоа на мене и допри ме само за наметката.

Виктор ја подаде раката и како во вртлог влезе во неа, за секунда исчезнаа од собата, а зад нив се крена само мала прашина. Се најдоа во центарот на градот, а Виктор збунет и зашеметен од пренесувањето од едно на друго место само праша каде се наоѓаат.

- Ааа да, еве го музејот прмомори. Како го напоравивте тоа, за секунда да сме на друго место. -Праша Виктор.

- Ќе имаш и ти можност истото да го правиш но за тоа друг пат. Ти си волшебник Виктор треба да го знаеш тоа. Ти си 10-от од лозата на Асорин и тоа ти дава за право да правиш многу магични и волшебни работи. -Му рече Старецот.

-Како е можно јас да сум таков.

-Ќе дознаеш за кратко.

Разговарајќи и одејќи по кејот од нивната десна страна се наогаше големиот грандиозен музеј со фасцинантни светла и на само неколку метри беше мостот

на кој требаа да свртат и да се најдат пред него. Беше приличнио касно, некаде околу 3 часот по полноќ.

- Ајде побрзо да свртиме и да застанеме на средина на мостот, но најпрво нешто мора да направам за никој да не не види. -Рече старецот.

Беше прилично свежо таа вечер, а ветерот од време на време засилуваше од околните згради и се слушаше по некое довикување, а еднинствен поизразен звук беше шумолењето на реката. Тие беа застанати на средината на мостот, а пред нив високо се издигаше музејот што и голем дел од околните градби беа доста осветлени.

- Ова што сега ќе го направиме не треба да го виде никој, треба да се прикриеме, -рече Старецот.

- Како да се прикриеме. Мислите да бидеме невидливи.

- Да, баш така невидливи за другите, - кажа Старецот. - Но најпрво ќе треба да го повикам мојот драг пријател.

Виктор го гледаше чудно и не знаеше што да очекува. Беа оддалечени само неколку метри со Старецот и стоеја на спротивните страни од оградата на мостот, кога Старецот во еден момент ги доближи рацете и од нив почна да излегува светлина која стануваше се појака, се додека не плесна со двете раце и повика на помош. Од самиот удар на рацете се почувствува блесок кој се разнесе на сите страни и донесе ветер во форма на вртлог, а внатре по само неколку секунди се појави мало суштество кое наликуваше на џуџе, барем така му изгледаше на Виктор. Тоа беше најмилото, најдоброто живо битие кое имаше моќ да ги заштитува само избраните. Тоа беше Протегус.

- Господине Максимиус го чекав вашиот знак, - рече Протегус.

Кога го виде ова Виктор едноставно онеме, немаше ни збор да излезе од неговата уста.

- Виктор ова е Прогетус слободно може да се запознаете, не се плаши. -Рече Старецот.

- Додека денеска бевте во музејот јас постојано ве пратев, секогаш сум во ваша близина, но скриен, затоа не ме гледавте. - Му рече Протегус.

- Штом вие двајца сте заедно и се познавате нема од што да се плашам, -рече Виктор.

- Повели од моите омилени бомбони, навистина ќе те освежат, -со насмевка го кажа тоа скриен под наметката.

Протегус ја подаде раката на кај Виктор, а тој го избра најмалото.

- Иако сум стар, зар јас нема да добијам!

- Секако господине, повелете, -рече Протегус низ насмевка.

- Виктор ова ретко се пробува, Протегус си ги чува само за него, премногу е дарежлив оваа вечер. Ммм... сега ми е јасно зошто понекогаш си толку скржав за овие бомбони, ова е навистина вкусно и освежува. -Рече Старецот смешкајќи се и продолжи: -Да не одовлекуваме премногу да го земеме тоа што ни е потребно.

- Господине! - извика Протегус. -Земете го ова, -а тој му дофрли мало шишенце со магичен светликав песок.

- Што е тоа? Праша Виктор.

- Тргнете се малку на страна, -одговори Старецот.

Го држеше со неговата десна рака, ја исправи раката, и го истури пред неговите нозе на земјата и во тој момент започна бледа светлина да врти околу него која се зголемуваше во обем. За неколку секунди од земјата се издигна обичен дрвен стап, кој за него беше волшебен кој од врвот до самото дно испушташе светлина со испрекинати линии. Направи два – три чекори нанапред го подигна стапот малку над земја и силно удри надолу на земјата. Се слушна силен татнеж. Тоа го направи уште два пати. После ударот од третиот пат светлина почна да се шири од стапот

кон земјата... таа светлина рамномерно се ширеше по целата површина на земјата поминувајќи под нивните нозе, опфаќајќи голем кружен простор вклучувајќи го и самиот мост, музејот и дел од околните објекти, за потоа да се издигне високо во воздух и да формира заштитна полукружна обвивка спојувајќи се високо над нив. Додека ова се случуваше Виктор со широко отворено очи и подотворена уста гледаше нагоре, а глетката беше фасцинантна и магична. Тоа беше повеќе од волшебно. Тие едноставно беа во магичен круг, а гледајќи оддалеку беа невидливи заедно со околните објекти.

- Да го завршиме ова брзо, не смееме долго време да бидеме невидливи, заради останатите луѓе. -Рече Старецот.

Додека Виктор и Протегус стоеја, Старецот тргна нанапред и го насочи неговиот стап кон музејот, а од него почна да излегуваат невидливи кружни бранови кои директно одеа кон музејот отварајќи кружна празнина.

- Точно знам каде се наога каменот, затоа ќе бидам брз, се враќам одма, -рече Старецот.

За секунда летна низ празнината која му овозможи дирекно да се најде во музејот без да користи било каква врата. Беше прилично темно внатре, освен помошните светилки поставени на ѕидовите и даваа линија на ориентација долж ходникот. Тргна лево кон ходникот, а на крајот веќе се забележуваше светлина... каменот светеше исклучиво кога некој волшебник да има во близина. Застана пред него, а тој беше ставен во стаклен сад па мораше да биде внимателен да не се вклучи било каков аларм. Ја стави раката врз стаклениот сад, а магичен круг се разлеа врз него и сета стаклена обвивка се претвори во прашина... го зеде и веднаш замина од таму.

- Ајде, Максимиус доаѓај, -прмомори Протегус.

Само што го кажа тоа светлина блесна од кружната празнина која преставуваше премин од музејот кон надвор.

Старецот веќе беше пред нив, а преминот се затвори веднаш.

- Има повеќе волшебни камења кои светат и имаат магични дејства, но за дознаеме дали е тој вистинскиот ќе треба Виктор да потврди.  -Рече Старецот.

- Јас, - изненадено рече Виктор.

- Дојди овде застани на моето место. Протегус ти оди од неговата лева страна, а јас ќе застанам од десната страна. Но пред да се распоредиме во средината ќе го ставам каменот, а сите во раката ќе земеме по еден кристален камен на поврзување што ќе ви ги дадам јас. Им кажа Старецот.

Протегус само се насмеа, а Виктор сè уште беше вчудоневиден. Се распоредија во форма на триаголник, а во средина беше ставен каменот.

- Доволно ќе биде една минута за ова да проработи. - рече Старецот.

Така стоеја неколку секунди, а Виктор ги погледна и двајцата.

- Чувствувате ли нешто, осеќам некаво дрмање, сила која што не можам да ја опишам. -рече Виктор.

Само што го кажа тоа, кристалните камења започнаа да светат во нивните раце, а поврзувањето се случуваше. Магични линии се спојуваа помеѓу нив, и формираа блескав триаголник. Виктор од секунда во секунда сè повеќе осеќаше сила која вртеше околу него, но беше невидлива за Протегус и Старецот. А каменот кој беше на земјата што Старецот го зема од музејот почнуваше да блеска, ова го гледаа сите, но писмата кои изглегуваа од него ги гледаше само Виктор. Слушаше и звуци, гласови кои беа испомешани, шепотења...

- Виктор гледаш ли нешто, што чувствуваш... мораш сè да ни кажеш! -Рече Старецот.

- Над нас има доста прашина која е црна, како да сака да ни ги земе животите, слушам шепотења... пред мене има

писмо кое постојано се менува и буквите ми изгледаат доста стари. -кажуваше Виктор.

- Сè што можеш да прочиташ кажи ни го.

- Гледам езеро, село. Ова мора да е некоја планина. Изгледа пусто, мрачно, само карпи.

Протегус и Старецот се погледнаа како да знаеја што е. И наеднаш пред Виктор се појави писмо кое беше доста читливо. А тој почна на глас да кажува.

- Ти си 10-от од лозата на Асорин, каменот кој што е пред тебе не е вистинскиот, тој сè уште се наоѓа во Карпестата планина, трагата веќе му е откриена па се спремаат за некое време во потрага по него. Јас што ова го направив сум 10-от од лозата на Шахор, сакам да помогнам за добро на сите, бидејќи ако кажев каде е црниот камен на вечноста ќе беше многу лошо за сите, ќе завладее смрт... па затоа направив копија на истиот, со магија слична на вистинскиот, а со тоа трагата некое време е изгубена, па ќе претпоставуваат дека оваа е вистинското. Ти си еднинствениот кој може да го уништи... после оваа порака каменот пред тебе ќе се претвори во прашина.

Сета светлина која беше околу нив за миг престана.

- Јас имам страв од оваа што го прочитав.

- Нè чека долг пат, - рече Старецот.

- Секогаш ќе бидам со вас и во ваша помош, -рече Протегус.

- Да заминеме од тука веднаш, за Виктор никој не смее да дознае каде е, Протегус ти знаеш што треба да направиш, заштити го. - Рече Старецот. – И да одиме ајде, застанете до мене, и фанете се за мојата наметка.

Прашина се крена околу нив, а тие исчезнаа за секунда. Магичниот круг кој ги прикриваше нив заедно со музејот и другите објекти полека почна да го снемува, делови од него се спуштаа кон земјата... сè беше повторно видливо, како претходно.

# НЕВИДЛИВА СОБА

Силен блесок излегуваше од собата на Виктор, беше толку силен што се гледаше од далеку, а и голем дел од улицата се осветли но траеше само неколку секунди. Сите тројца се најдоа во собата.

- Малку ми се врти од оваа преместување од место кон место. - рече Виктор.

- Протегус, ти остануваш тука уште некое време, јас ќе морам да заминам од овде, но најпрво ќе треба да направам заштита околу домот.

- Во ред господине.

Тој за момент помина низ вратата која беше затворена. Виктор само гледаше бледо низ сето ова, имаше чувство како да беше во некој сон. Неговото движење низ ходникот беше неприметиво, со невидивоста мораше да излезе од таму. Додека одеше низ ходниот заштитна магија се расфрлаше по ѕидовите, сето тоа траеше до изезот од домот.

- Ова е најдоброто привремено решение да се заштити Виктор и да му се изгуби трагата. -Рече Старецот.

- Виктор ми изгледаш премногу изморено, а и некако сѐ уште си ми збунет од сето ова. -рече Протегус.

- Премногу работи ми се случија за брзо време, како очекуваш да бидам, -рече Виктор.

Ја извади раката од наметката и му пружи неколку чоколадни бомбони.

- Ќе ти помогнат добро да заспиеш, а утре кога ќе станеш ќе бидеш доста среќен и спокоен. Слободно земи си.

- Уште сега ме правиш среќен да бидам, -со насмевка го кажа тоа Виктор.

Ги зема бомбоните и веднаш ги стави во уста.

- Ммм колку се вусни, -со полна уста го кажа тоа Виктор, -а во истиот момент почна и да се прозева. Се навали на креветот, ја зема силно перницата и потона во длабок сон.

- Убав сон имај Виктор, јас ќе морам да те заштитам, -рече Протегус.

Се прикри целосно со наметката, а на подот започна светликава магија да се разлева, опфаќајќи ги и ѕидовите. Неговата магија беше толку моќна што беше невозможно некој друг да го пронајде, а и доколку некој влезеше во собата од лозата на Шахор ќе видеше само запустеност како никој со години да не живеел внатре.

„Ова е само привремено решение додека не те droземеме со нас, - рече тивко Протегус“.

## ЗАГРИЖЕНОСТ

Печени колачи со вкус на цимет, топол чај... толку беа вкусни што секој ги посакуваше, секој што живееше во селото сакаше да ги проба, нивниот мирис се насетуваше од далеку. Тоа беа колачите на бабата Маргарет. Се насетуваше по мирисот и надоаѓањето на зимата, имаше само неколку денови до декември, а секако тука беше и големиот зимски распуст. Се слушна тропот на вратата, а Маргарет тргна да види кој е. Но пред да ја отворе вратата рака се подаде од надвор и како да знаеше дека ќе дојде некој овде.

- Убаво мириса сите се за мене -го кажа тоа Старецот.

-Максимиус! -Извика Маргарет. -Не те очекував толку брзо да дојдеш кај мене, повели седни.

- Мораме што по бргу да делуваме, Виктор е тој што може точно да го лоцира каменот, а се наоѓа во Карпестата планина, нѐ чека долг пат Маргарет.

- Како ова го знаеш, од каде дозна, што направивте?

- Синоќа бевме во музејот, заедно со Виктор и Протегус беше доста драматично. Некој од лозата Шахор ставил копија на истиот, за вистинсиот да не биде откриен. Некогаш непријателите можат да бидат и пријатели. -Рече Максимиус.

- На кој начин ќе го донесеме овде Виктор, -рече бабата.

- За две до три недели почнува зимскот распуст, од сигурни извори од оваа година е воведена програма за сите деца во домот да можат да престојуваат кај други лица, со други зборови еден начин на привремено присвојување со што нема да биде проблем тој да дојде овде.

- Се надевам дека сѐ ќе биде во ред, но мораме да бидеме доста внимателни во врска со ова. Многу долго го чекав овој момент да му ја кажам вистината, и дека јас сум неговата вистинска баба. -Загрижено рече Маргарет.

## УТРИНСКА ИНФОРМАЦИЈА

-Ајде станувајте, -се слушна глас од ходниот од кој неколку пати тропна на вратата, но Виктор едвај очи отвараше, но сепак мораше да стане од кревет. Олга немаше да ги остави да спијат колку тие што сакаат. Почна да се облекува но со подотворени очи, па веднаш замина да се измие, а прво ја зема четката за заби,

- Виктор, готов си, -тихо го кажа тоа Том. А со него беа уште двајца другари кои стоеја позади него. Бидејќи го слушна Том веднаш тргна накај вратата да отвори. Како ја

отвори вратата го турнаа на страна, а тиа веднаш влегоа внатре... ајде на појадок и одиме да си играме со насмевка го кажаа сите тројца. Со него беа Мартин и Александар, доста време се дружеа заедно. Го почекаа надвор пред врата додека да си ги земе неговите работи за денешните ативности.

- Ајде одиме, - рече Витор и сите заедно го напуштија ходникот и се упатија кон салата за појадок. Уште додека се симнуваа по скалите се слушаа утрински гласови.

-Некако оваа утро не ми изгледаш дека многу си спиел. - Му рече Том.

- Спиеше добро?

- Не многу. Всушност пола од вечерта не бев ни во собата.

- Па каде беше? - Зачудено го праша Том.

- Ајде да седнеме, ќе слушнеш.

- Добро утро деца, се надевам дека спиевте добро! - рече Олга. - Пред да почнете со појадокот имаме новости кои што сакаме да ви ги соопштиме, а за тоа ќе ви се обрати директорот на установата.

- Благодарам Олга. - Добро утро ученици, - со дебел и висок тон го кажа тоа директорот. - Како што кажа и Олга она што сакаме да ви го кажаме е дека нашите вработени работеа доста напорно за ова да го достигнеме, а сето тоа со помош и соработа со министерството за образавание одлучивме од оваа година да го воведеме системот на престој надвор од домот во текот на зимскиот распуст, така што ќе имате можност на престој во други фамилии и нивно запознавање. Како што и знаете веќе се наближува зимскиот распуст па ќе може и за скоро да запознаете нови пријатества. Ако имате нешто нејасно и недоразбирање слободно ке можете да ја прашате Олга. Ви благодарам што ме ислушавте, имајте убав појадок и пријатна ден.

Кај сите се слушна радост, насмевка...

- Ова ми изгледа како добра идеа, -рече Том, а со тоа беа сите согласни.

Додека појадуваа се слушаа помешани гласови, силни звуци, радосни емоции за новата вест што ја дознаа. Тоа беше навистина големо изненадување за околу сто и педесетина деца колку што беа присутни во салата за појадок.

- Синока бевме во центарот на градот, поточно пред археолошкиот музеј... таква магична ноќ за прв пат доживувам, малку почувствував и страв но сѐ беше во ред. - Кажа Виктор.

Додека разговараа Том и Виктор на големиот телевизор кој што се наоѓаше во салата на вестите веќе одеа информации дека синоќа од музејот во центарот на градот е направено одземање на еден артефакт. Ништо не е забележано на безбедносните камери, и не е направена никаква друга штета. Нема разбиено ниту една врата, што допонитено станува мистериозно како може да недостасува тој артефакт. Она што друго како инфорамација се јавува од некои очевидци, е дека имало голем светлосен блесок околу музејот...

Половина од пристутните оваа го слушаа со внимание.

- Виктоор немој да ми кажеш дека ти беше таму.

Тој само климна со гавата. Том ништо друго не го праша Виктор, не сакаше да му биде премногу досаден со прашања, па продолжија со појадокот. Останаа уште некое време во салата па сите заедно што седеа на масата станаа и заминаа надвор. Дел од нив се договараа за фудбал, некои сакаа да шетаат во околниот парк. Бидејќи беше сабота имаа доста слободни активности, дел од нив заминаа во собите бидејќи им беше ладно, а пак други се интересираа за зимскот распуст за тоа каде ќе престојуваат. Беа собрани неколку ученици во дворот, таму беа Мартин, Александар,

Соња, Андреј, Том, Виктор. Сите од нив се обидуваа да претпоставаат каде ќе одат за зимскиот распуст, дискутираа непрестано.

Се доближи до Виктор и му шепна на уво.

-Заврти се натаму на кај дрвјата, Абра е она? -Му шепна Том

Се заврте и погледна.

- Да, -тихо проговори Виктор -Ќе одам да ја видам, остани овде.

Стана и се упати на кај неа. Пред да се доближи одеше со наведната глава за да не го приметат дека нешто ќе прозбори. Помина покрај неа и рече ајде да одиме понастрана некаде позади овие дрвја. Надвор беше прилично ладно, есенските денови беа минато, се осеќаше во воздухот дека зимата е на самиот праг. Дебелото крзно и долгите влакна се вееја на Абра од силниот ветар.

- Се немаме видено некое време, каде беше? -Ја праша Виктор.

- Во местото каде ќе го поминеш зимскиот распуст, а дознавав и некои важни информации, - со нежен глас го кажа тоа Абра.

- Сите имаат некој план за мене, а јас сѐ уште ништо не знам. -Рече Виктор.

- Биди сигурен дека ќе те згрижат добро и ќе ти биде навистина добро. -Со ведрина прозборе Абра.

-Зимсиот распуст е за скоро, можеби за неполни десетина дена секако имаш време и да се спремеш, а таму секако повеке може да се дружиме и шетаме без криење од никој.

- Се надевам дека ке биде така како што викаш ти Абра.

- Те напуштам овде, оди врати се кај твоите другари.

Со голема брзина истрча накај шумата и исчезна од погледот на Виктор. Ветерот никако не престануваше, дури

за момент се чинеше дека стануваше се по јак, па затоа реши да се врати назад.

- Ајде да одиме внатре им рече Виктор, премногу е ладно ќе се стоплиме внатре, а може и да играме некоја игра. - Гласно го кажа тоа пред сите школски другари.

За момент сите се разотидоа, а надвор клупите останаа празни. Само силниот ветар беше присутен во дворот, веејќи ги старите паднати лисја од околните дрвја.

## ДЕСЕТ ДЕНА ПОКАСНО

Од разговорите што се слушаа во холот сите пред време почнаа да стануваат, беше раздвижено во домот, а сите се чудеа од каде толку луѓе беа дојдени овде, сите во раце со некакви документи и пенкало чекаа на својот ред.
По полека сите почнаа да ги напуштат своите соби и се упатуваа за појадок. Некои прашуваа што е оваа гужва, додека на некои им беше јасно за што се тука.

- Зар за толку кратко време ги средија апликациите и ги избраа кандидатите. -рече Том, завртувајќи се назад кон Виктор.

- Знаеш дека поминаа десетина дена од кога ни го кажаа оваа, а и од понеделник почнува зимскиот распуст. Некако оваа утро како да не си ми присутен овде. Му рече Виктор. Го поттурна и му се насмевна. - Заљубен си? - Насмеано го праша Виктор.

Олга им соопшти дека можат прво да одат на појадок па после од кога ќе завршат да дојдат бидејќи ќе тереба да се запознаат со фамилиите. Сите некако очекуваа ова да се случи пред распустот. Се приметуваше дека беа заинтересирани кај која фалимија ќе го поминат зимскиот распуст.

- Значи заминуваме во понеделник? - Праша Том.

- Да, доволно време ќе имаш до недела да се спремаш, денеска е петок ако си заборавил, -му одговори Виктор со насмевка.

Тие веќе завршија со јадењето, па мораа да се вратат назад како што им рече Олга. Имаше уште неколку лица од министерствата кои што беа таму присутни, и постојано беа во некаков разговор со директорот и Олга. Како и што им кажаа сите се собраа, а Олга заедно со еден член од министерство одеа од дете на дете и го носеа до членови од фамилија да се запознаат. Некаде имаше по еден, а на други маси беа присутни и по двајца од фамилија.

- Виктор, -одекна глас од просторијата.

-Дојди, -и со главата му климна Олга.

-Здраво Виктор, -му рекоа Иван и Христина двајцата службени лица од министерството, а нормално и тој ги поздрави со насмеано и ведро лице.

- Ајде да одиме, да се запознаеш, -му одговорија.

Тргнаа веднаш без одовлекување, а како се приближуваа погледите почнаа да му се спојуваат со очите, што на Виктор веднаш му стана јасно на која маса треба да отидат. Тоа беше бабата Маргарет која ги пречека станата и со голема среќа во очите. Се поздравија сите, а Иван и Христина му посакаа пријатен разговор и се вратија повторно назад. Седнаа, а погледите не им се одделуваа.

- Јас сум Виктор, -се претстави тој.

- Јас сум Маргарет и многу ми е мило што после толку време те гледам Виктор. Информирана сум за сè што овој период ти се има случено. Абра ми е многу голема пријателка, -низ шепот и насмевка го кажа тоа, - и твоите нови пријатели се исто и мои. Протегус и оној Старец, -со широко отворени очи и сериозно лице го проговори тоа.

- Ти текнува на натписот што го виде и прочита пред некој месец, а пишуваше: „Ќе се запознаеме“.

- Да, како може да не се сеќавам. - Кажа Виктор.

- Јас го напишав, - му одговори бабата. - Го чуваш сè уште клучот што беше скриен во лустерот.

- Постојано е со мене одговори Виктор. И претпоставувам после ова што ми го кажавте дека вие сте мојата баба!

- Да, Виктор јас твојата вистинска баба, - со насолзени очи го кажа тоа.

Виктор едноство немаше зборови што да каже.

- Толку работи ми се случија што не знам што да верувам.

- Знам Виктор, ова е тешко за тебе, а уште потешко и за мене.

- Зошто дури сега се запознаваме, зошто тоа не се случи порано, можев да живеам кај вас. -Рече Виктор.

- Заради твојата безбедност.

- Ние не те заборавивме, секој ден те гледавме и пазевме на тебе, само ти тоа не го приметуваше. Од секогаш има место кај мене, клучот што го имаш во тебе е од твојата соба. -Му одговори бабата.

- Мојата соба? - Збунето кажа Виктор.

- Да, мил мој.

- Има премногу работи да ти кажувам, но и не е баш место за овде. Одлуката да дојдеш е твоја, местото кај што ќе бидеме е волшебно и магично, секако ќе ти се допадне, и е надвор од градот, во селото каде што живеам. Но ќе треба да потпишеме документи дека се согласуваме заедно.

-Тоа ќе биде во понеделник? - Праша Виктор.

- Да, во понеделник, - одговори бабата.

- Ајде да одиме, - стана, се насмевна и ја фати за рака неговата баба.

- Премногу сум среќна за овој момент Виктор.

Скоро веќе сите завршија со запознавањето, па почнаа да ги средуваат потребните докумнети за нивниот

престој. Сите беа радосни, бидејќи некои од нив ќе одеа на планина, некои во други градови... сите имаа различни места на престој. Ги потпишаа докумнетите во присуство на членовите од министерството и Олга.

- Да се поздравиме овде Виктор, мило ми беше што се запознавме, имајте сите имав викенд па се гледаме од понеделник, - го кажа тоа бабата пред сите.

- Догледање бабо Маргарет, - и тој ја преграна на кратко.

Се разделија во ходникот, тој замина со остатокот од децата да ги сподели информациите, додека Олга ја испраќаше надвор.

Еден по еден додека изглегуваа од салата за состаноци скоро секој почнуваше да споделува информации за тоа каде ќе престојува преку зимскиот распуст и на кое место ќе биде. Тоа беше многу весел момент за сите.

- Виктор! - Извика Том. - Заминувам на планина, - насмеан го кажа тоа, -се надевам дека ќе има премногу снег за да може да се санкаме. -Ти каде заминуваш? -Праша Том.

- Одам на село, недалеку од градот е, - одговори Виктор.

- Слушнав дека некои заминуваат и недела, па ќе имаме ден - два да се подружиме и забавуваме.

Сите заминаа на различни страни, некои во училниците, дел надвор, а оние кои беа во неисчекување заминаа во своите соби да се спремаат. Од соба преку соба се слушаше музика, а бидејќи следуваше и викенд тие беа сосема опуштени, па им следуваше период на многу забава.

## СКРИЕНОТО СЕЛО БЛУР БАРБАРИАН

Беше доцна во ноќта кога се слушна тропање на дрвената врата. Покриен со долга наметка за да се заштити

од дождот кој скоро неколку часа непрестано паѓаше, се појавуваше натпис во кој пишуваше „*ако сакаш влез направи го волшебниот тропот*“. Со прстенот кој го носеше на десната рака тропна три пати во десниот горен агол на вратата, во левиот горен агол, и два пати во средината, и се слушна звук на отклучување, а тој веднаш влезе внатре. Ја остави наметката на закачалката да се исцеди од дождот, беше пријатно топло внатре и секогаш мирисаше на нешто готвено кога тој извика.

- Маргарет каде си?

- Во кујна како и секогаш, зошто прашуваш, - се насмевна.

- Повели седни Максимиус, што толку касно кај мене, имаш некои вести да ми пренесеш?

- Да, - и одговори Старецот. - Најдобро ќе биде утре да одеш да го земеш Виктор, слушнав дека имало раздвижување на поголема група од лозата Шахор во градот. Се согласуваш? -Праша Старецот.

- Секако, знаеш дека го чекав овој момент долго време, - одговори Маргарет. - Но дали ќе биде подготвен Виктор, требаше вчера да му кажам.

- Протегус е во негова близина како и секогаш, ќе му каже да биде спремен утре.

Кога да и требаше помош на бабата Маргарет за било што Абра секогаш идеше кај неа. За кратко се слушна тихо одење по скалите, а таа веќе се симнуваше од горниот спрат. И двајцата се насмевнаа кога таа се појави.

- Пренесете му на Виктор утре да биде спремен. Најди го Протегус. -Рече Старецот.

Таа за миг исчезна не кажувајќи ни збор.

- Јас си заминувам, доцна е, те оставам да одмориш, - ѝ рече Старецот.

- Во ред Максимиус, добра ти ноќ и се гледаме утре.

- Добра ноќ Маргарет.

***

Забавата беше при крај што ја организираа одговорните во домот по повод престојниот зимски распуст, но до дванаесет часот по полноќ таа завршуваше. Беше некаде околу единаесет часот, а Виктор веќе ја напуштил и беше во неговата соба, се чувствуваше уморен, па почна да си ја средува облеката што му требаше да ја носи со него. Од време на време зачестуваше неговото прозевање, па си помисли во себе дека ќе треба да легне и да се наспие добро. Само што го помисли тоа, сијалицата која што беше над неговата глава започна да трепери, а се насетуваше некаков звук на ехо. Тој ја исправи главата и како да знаеше и насетуваше од што може да биде тоа. За неколку секунди околу него почна да се појавува светлина која стануваше се по јака опкружен со мали светликави точки кои наликуваа на снегулки. Се вртеше лево десно, па погледнуваше нагоре, кога од зад него слушна глас.

- Здраво Виктор... - а тој веднаш се заврти позади.

Кога ги виде пред него Абра и Протегус му олесна и немаше потреба од што да се плаши. Насмевка се појави на неговото лице.

- Абра, Протегус! - Извика тој.

Таа веднаш скокна на креветот, а Протегус се качи на столчето кое беше веднаш до масата.

- Што ве доведе повторно кај мене? – Праша Виктор.

- Имаме порака од Старецот кој во разговор со Марагарет ни беше кажано да ти пренесеме дека утре ќе отпатуваш.

- Утре !!! - Изненадено одговори Виктор.

- Да, - му рече Абра.

- Можеби и подобро да биде недела, бидејќи во понеделник овде во домот ќе има доста луѓе со средувањето

на документацијата, па и згора на тоа поздравувањето со другарите ќе одземе време. - Рече Виктор.

- Спреми се добро па се гледаме утре.

Се гледаше среќа и добро расположение што оваа вест му ја кажаа на Виктор.

- А дали ќе може оваа вечер да останам овде да преспијам, - тивко прозборе Абра.

- Секако! - Извика Виктор. - Може и ти Протегус да останеш овде.

- Не, јас ќе заминам од овде, но ќе бидам во непосредна близина.

Сепак Виктор беше толку пресреќен што почна да скока од радост.

- Сега јас заминувам и ви посакувам добра ноќ, - рече Протегус.

- Добра ноќ, - му одговорија истовремено Абра и Виктор.

Замавна со наметката околу него што ја носеше и за миг исчезна.

- Јас сум премногу уморен и ми се спие, -рече Виктор. - Немам што повеќе да средувам, спремен сум.

Ја изгаси сијалицата, легна на креветот и се покри добро со ќебињата, а Абра легна веднаш покрај него и тихо се слушаше предење, а од што заспаа веднаш дури не си ни посакаа добра ноќ.

***

Тит, тит, тит... една минута звукот од часовникот се слушаше низ собата но Виктор никако да стане, беше толку задлабочен во сонот како да не спиел со денови. Но во тој момент се слушна тропање на вратата.

- Виктор, Виктор ајде време е да станеш! -Викаше Олга од другата страна на вратата.

Тој за миг стана од креветот и истрча на кај вратата да ја отвори.

- Добро утро Виктор, - низ насмевка го кажа тоа Олга. - Изгледа синоќа доцна имаш легнато, ајде спремај се веке 9 часот е, имаш изненадување дека ден порано ќе го почнеш зимскиот распуст. Бабата Маргарет стигна утрото овде, ќе отпатувате денеска.

Тој веке го знаеше тоа, но се направи дека е изненаден.

- Навистина, - изненадено го кажа тоа Виктор. - Да се средам на брзина и доаѓам за петнаесетина минути.

Почна да се облекува на брзина, па влезе да се измие заби, лице, имаше уште некои работи да ги достави во куферот и кога заврши си ја облече јакната го закопча куферот, но пред да излезе од собата провери во џебот дали клучот кој што го доби од бабата е кај него, и се упати надолу кон скалите. Имаше дел од децата станати, па некои од нив го прашуваа дали ќе оди денеска бидејќи беше со куфер во раце, а тој потврди дека заминува денеска. Се сретна и со Том па се поздравија и си посакаа убав престој и дека нормално се гледаат од кога ќе се вратат повторно назад.

Погледите уште од далеку им се споија и си пријдоа еден кон друг. Се прегрнаа и бабата му рече дали е спремен да одат, а тој климна со главата.

- Да, може да одиме, - рече Виктор.

Олга ги испракаше до излезот, а дел од децата кои што беа таму ги поздравуваа и му посакуваа убав зимски распуст. Се слушаа поздрави од сите страни, и си намавнуваа со рацете. Олга беше последната што ги испрати и му посака убав престој.

- Да бидеш добар и мирен, - насмеано го кажа тоа.- Секако, - насмеано и радосно одговори Виктор. И се упатија

до чекалната која беше наспроти домот за да се качат на автобус.

***

Чекајќи на постојката покрај нив поминуваше по некоја кола, и по неколку пешаци, и за неполни пет минути пристигна градскиот автобус. Бидејќи беше недела немаше толку раздвижување со возила и луѓе, што и тоа беше намерата да не бидат премногу забележителни. Се качија во автобусот и седнаа на слобоните седишта.

- Одиме до старата железничка станица, ќе стигнеме за околу дваесетина минути, затоа и се решивме за недела оти нема многу раздвиженост, Скопје секогаш е по мирен во недела. Насмеано го кажа тоа Маргарет.

- А зошто до железничка, што правиме таму, ќе смениме друг превоз?  - Праша Виктор.

- Не, од таму има таен премин, Старецот ни го овозможи тоа, - му одговори бабата.

- Каков таен премин?

- Ќе стигнеме за кратко и ќе видиш.

Се слушна кочење.

- Ова е нашата локација, ајде да одиме.

Се симнаа од автобусот, па продолжија кон пешачкиот премин. Само што почнаа да ја преминуваат улицата Маргарет забележа двајца луѓе облечени во црно како гледааат право во нив, па по неколку секудни стоење се упатија кон нив. Можеби веќе ѝ беше јасно дека можат да бидат оние следбеници од лозата на Шахор, оние кои сакаат повеќе моќ.

- Виктор ајде да побрзаме, мислам дека онаму оние луѓе нè бараат нас. -Му рече бабата.

Па додека поминуваа до другата страна на улицата, помеѓу луѓето некако се потскрија и успеаја набрзина да

избегаат. Се упатија кон задната страна на железницата каде дел од неа беше разурнат и немаше воопшто никој кој да ги види. Целиот објект беше направен во музеј.

- Каде одиме, овде нема никаков излез?

- Застани овде ќе видеш за момент. -Одговори бабата.

Застанаа до големиот ѕиден блок, малку потскриени и Маргарет со нејзината десна рака на камениот ѕиден блок започна да испишува круг. Со самото кружно движење се појавуваше светло жолтеникава – црвенкаста светлина, потоа внатре во кругот испиша вертикална линија, па продолжи со хоризонталната линија кое наликуваа на вкрсети линии, и во просторот помеѓу нив со прстот почна да става точки. Од кога ова го испиша сето доби уште по јака светлина и ја стави раката во средината на испишаниот круг, и притисна со раката на ѕидот. За момент почна да се слуша звук кој наликуваше како кршење на ѕидниот блок, и од него почна да излегува прашина. Почнувајќи од кругот па на надвор тој почна да се отвора и за неполни десетина секунди се направи отвор со големина на врата. Она што Виктор го гледаше не можеше да поверува на очите, остана со отворена уста.

- Овде одиме? -Вчудоневидено праша Виктор.

Да, ова е преминот за што ти спомнав пред малку во автобус, -му одговори бабата. -Ајде да одиме за никој да нè, не виде.

Со малку страв почна да влегува низ преминот, беше многу темно внатре. Само што го поминаа прагот од преминот тој започна повторно да се затвора, а Маргарет во раката држеше свеќа која ја запалуваше. Додека одеа низ тесниот ходник Виктор чувствуваше како нешто да го допира по рамениците и постојано се тргаше и мавташе со едната рака.

- Не се плаши Виктор, тоа се љубопитните цвеќиња Узри, - му одговори бабата, - а и доста се лековити.

Тие беа потполно живи, изгледаа како долгнавести тенки гранчиња  кои немаа цвет на нив, но имаа по неколку листови на себе. И беа толку љубопитни што се намотуваа постојано околу рацете и нозете, а нивната форма на движење наликуваше како мали змии.

Одејќи низ тесниот ходник, недалку пред нив почна да се појавува светлина, а како што се приближуваа тоа се повеќе личеше на влез од врата која делумно беше покриена со неколку лисја кои лебдеа на самиот отвор. Се доближија, прво помина бабата, а тој веднаш позади неа со раката ги растргнуваше летачките лисја... но откога го поминаа прагот следуваше вистинско изненадување. Пред него беа Абра и Протегус и кога ги виде премногу се израдува. Но кога погледна наоколу не можеше да си поверува на очите... од што беше изненаден не прозборе ни збор, останувајќи со отворена уста.

- Добре дојде во селото Блур Барбариан, - му одговори Маргарет.

- Овде остануваме? - Радосно праша Виктор.

- Да, ова е мојот дом, а се надевам дека ќе биде и твој. – Рече бабата.

Среќното и радосно лице на Виктор беше од далеку воочливо, тиа емоции не се криеја.

Пред нив се протегаше долга и широка улица поплочена со камени коцки, каде на крајот од улицата се издигнуваше многу висока камбанарија што врвот и беше доста остар и целата беше направена од дрво, и претставуваше симбол во селото. Од самото место на камбанаријата улицата се делеше на две споредни помали улици од левата и десната страна. Од двете страни на улицата напоредно се протегаа поголемиот дел на куќите, кои има високи и остри покриви покриени со слама и трска,

прозорците на секоја една беа различни од правоаголна до кружна форма, сите имаа надворешни дрвени врати, а помеѓу самите куќи имаше мали и тесни улички и простор колку да се разминат само двајца.

Кога пристигнаа во селото имаше премногу раздвиженост, се слушаа гласови на возрасни, на деца, некои беа само на прошетка, други купуваа работи за дома што му требаа, а имаше и многу продавници, речиси во секоја трета куќа во приземјето имаше дуќан. Но тоа и не беа обични продавници како што тој се имаше навикнато да гледа. Одејќи до куќата на бабата наиде на многу интересна продавница за книги, а оние кои беа изложени на излогот се поместуваа и лебдеа во воздух. Толку многу се занесе во нив што не ни гледаше каде оди.

- Ќе имаш време од утре слободно да ја посетиш, но ајде прво да одиме дома да се стоплиш. - Му рече Маргарет.

Додека одеа кон куќата ветерот сè повеќе засилуваше, а облаците стануваа сè потемни, но раздвиженоста низ улиците не се намалуваше. Упатувајќи се кон нивната куќа, малку подалеку од нив Виктор здогледа познато лице...

- Дали она поматаму е Старецот? -Прашувајќи ја бабата.

- Да, му одговори.

- А кој е човекот во црно со него?

- Тој е еден од нашите пријатели, тој е чувар на Црното Езеро, а неговото име е Јасмин Лиам. – Одговори бабата.

Стигнувајќи непосредно пред нивната порта, Старецот и Јасмин се приближија до нив поздравувајќи ги, и му посакаа убав престој. Абра како и секогаш не ја користеше влезната врата, постојано влегуваше преку прозорецот, Протегус на кратко остана надвор со Старецот, додека бабата и Виктор веќе влегуваа внатре.

## ИСКРЕНА ВИСТИНА

Тие беа седнати во големиот дневен престој, каде од пред нив зрачеше топлина. Големиот камин беше преполн со дрва кои постојано се распалуваа и формираа жар. Смрзанатите раце на Виктор полека почнаа да се стоплуваат, а Маргарет приготвуваше чај кој во комбинација со нејзините колачи звучеше прекрасно, а бидејќи времето надвор беше ладно тие решија да останат дома. Виктор со љубопитност разгледуваше наоколу каде што седеа, изгледаше толку топло и пријатно што навистина му се допадна, а и внатрешната бела светлина даваше толку многу пријатно расположение. Од време на време на вратата тропнуваше по некој, а тоа беа соседите на бабата кои ја поздравуваа и си разменуваа по некој збор. Откога помина некое време седејќи пред каминот Виктор стана и прошета низ собата, а на едната страна од ѕидот имаше доста слики па тргна да ги види. Имаше околу триесетина слики прикачени на ѕидот, но сите ликови кои ги гледаше не му беа никако познати. Одеше од една кон друга слика и внимателно ги разгледуваше и молчеше. Но по некое време сакаше одговор па ја праша бабата.

- Доста многу слики, кое е оваа бебе што се појавува на повеке слики?

Маргарет додека работеше во кујната, наеднаш престана, тихо издивна и дојде до кај Виктор.

- Ова си ти, на неполна година, - му одговори бабата. - Ова погоре сме јас и ти, а на она поголемата слика се твоите родители. - Со тажни очи му одговори Маргарет.

- Моите родители! А ова јас покажувајќи се прстот, - со неверување проговори Виктор.

За момент толку чудно се почувствува, што мислите не можеше да ги среди.

- Кај тебе е клучот, го носиш? -Го праша Маргарет.

- Да, овде во џебот ми е.

- Ајде со мене дојди на горниот спрат да ти покажам нешто.

До вториот кат одеа по спирални дрвени скали, а Абра скокајќи прва стигна до таму. Застанаа помеѓу две врати, а бабата му рече дека онаа од десната страна е неговата соба.

- Мојата соба? -Зачудено праша Виктор.

- Да, отвори ја, - рече Маргарет.

Кога ја отвораше вратата малку чувствуваше страв, но кога погледна убаво се изнендади. Беше толку убаво средена собата што секој би посакал да биде во неа. Беше поткровна соба, во средината имаше кревет, а од двете страни мали кружни прозорци. Имаше и работна маса полна со книги, па си помисли за миг дека може да бидат од они летачките што ги виде во книжарницата. Но она што му влезе во очи е кутијата на креветот.

- Што е онаа кутија на креветот?

- Тоа е за тебе Виктор, од твоите родители, за да видеш што има внатре ќе треба да ја отвориш.

Ја погледна Маргарет, и тргна на кај креветот, ја зеде кутијата во раце но гледајќи ја, забележеа дека има само еден отвор и тоа само за клуч.

- Ќе ни треба клуч за да ја отвориме, -рече Виктор.

- Па веќе го имаш во твојот џеб, - му одговори Маргарет.

Од што беше толку збунет не се ни сети на тоа. Посегна со раката и го извади од џебот.

- Завртувај на лево се додека не се отвори кутијата. - Му рече бабата.

Го стави клучот и почна да врти на лево, а од третиот пат се слушна крцкање. Кога во истиот момент самата почна да се отвора формирајќи околу неа бледникава светло сина боја. Кога погледна убаво во неа имаше одозгора книга... ја

зеде, а под неа уште неколку слики. Белото писмо кое што беше под нив веднаш го забележа па сите работи ги извади и ги размести на креветот. Само што сакаше да ја тргне кутијата од креветот нешто му засвети и му ги засени очите. Кога погледна убаво тоа беше синџирче на кое имаше прикачено приврзок во форма на прстен и од време на време преливаше во сина боја.

- Ќе те оставам сам сега да ги разгледаш предметите од кутијата.

- Те молам остани и кажи ми сѐ што знаеш, па после ќе се симнеме заедно.

- Во ред, - одговори таа.

Седна на столчето кое беше наспроти креветот и воздивна.

- Твоите родители исчезнаа пред околу дванаесет години. Од тогаш ни трага ни глас немаме слушнато. Секој ден се молам дека повторно ќе ги видам. Овде ти беше се до твојата трета година, се додека не те однесовме во домот кај што беше. - Рече бабата.

- А зошто не останав овде?

- Заради безбедноста твоја. Во тој период ти беше еднинствениот кој те бараа, па моравме да те скриеме надвор од овде.

- А кој ме бараше мене? - Зачудено праша Виктор.

- Шахор Глоом, или како што некои го викаат Шахор вечниот, воскреснатиот, - му одговори Маргарет.

- Ти си 10-ти од лозата на Асорин... а тој веднаш ја прекина и рече:

- Па тоа е и моето презиме, - одговори Виктор.

- Точно така. Секој десетти го носи презимето на Асорин, и поседува исклучителна моќ, а тие од лозата на Шахор те бараат поради тоа што ќе го поседуваш, гледаш и знаеш.

- Она што ти го поставив како натпис, тоа што се случуваше пред музејот како би го објаснил. За неполна недела е твојот роденден, а според историската традиција оној кој што ќе ги наполни неговите петнаесет години се здобива со исклучителна моќ. Оние луѓе што не следеа, и идеа по нас не е случајност. Тие добро знаат што сакаат. - Му одговори Маргарет.

На Виктор сè уште не му беше јасно па ја праша бабата.

- А што сакаат тие од мене?

- Го бараат вечниот камен од Карпестата Планина. Има три од кои веќе два тие поседуваат. Со наоѓањето на третиот основачот на Шахор или како што го викаат вечниот ќе се здобие со толку голема моќ, што со сигурност ќе завладее вечна темнина. Сите ќе бидеме под негово владение. А ти си тој кој што може да ги однесе право до него, бидејќи ќе можеш да го утврдиш правилниот. Затоа ќе мораме ние да бидеме први и да го уништеме каменот. - Му рече бабата.

Следуваше молк од некое време, Виктор остана без зборови на ова што го слушна...

- Ајде да се симнеме доле, можеш да ги земеш со тебе сликите да ги разгледаш.

Само што станаа, се слушна проѕевање, а Виктор се вртеше наоколу и се чудеше од каде доаѓа звукот.

- Погледни на кај прозорецот.

Кога го впери погледот натаму, остана вкочenet.

- Тоа е Магнус, - проговори бабата.

- Ова растение зборува, - со блага насмевка го кажа тоа Виктор.

- Ќе ти биде добар пријател како што му беше на твоите родители.

Се доближи до него, а неговото тенко светло - зелено стебло и гранчиња постојано ја менуваа положбата.

- Поголемиот дел од денот го поминува во спиење, но ако сакаш друштво секогаш може да го разбидиш, - му рече бабата симнувајќи се надоле по скалите и оставајќи го него во собата.

Помина некое време сам во собата, разгледувајќи наоколу, па си помисли во себе ова е супер место каде што може да остане подолго време. Имаше чувство како да е врзан за ова место иако беше овде се до неговата трета година. Звукот на прозевањето додека беше во собата го слушаше уште неколку пати, а и хрчењето не изостануваше, па погледнуваше неколку пати во Магнус.

- Виктор! - се слушна довикување. - Ручекот е спремен, ако си гладен можеш слободно да јадеш! - Му довикна Маргарет.

- Доаѓам за кратко!

Се доближи до растението и со тивок глас проговори.

- Магнус, Магнус! разбуди се. Јас сум Виктор, - му се претстави тој.

Само што го изговори неговото име тоа веднаш почна да мрда со гранчињата.

- Виктор Асорин, - изненадено рече тој,

- Да, јас сум, - му одговори тој.

Ова беше вистинско но ретко изненадување за Магнус, а секој пат кога ќе се изненадеше и ќе беше среќен, од него се појавуваа виолетови - бели цветови. Беа толку убави што занесуваа додека ги гледаш, а испуштаа и прекрасен мирис.

- Ми недостигаат твоите родители, но среќен сум што нивниот наследник е пред мене.

Дел од неговата гранка почна да се доближува до неговата рака, намотувајќи се околу неа.

- Мило ми е што си тука, -му рече Магнус.

Капки вода осети на неговата десна рака. Тоа беа неговите солзи.

- Ќе имаме доволно време да разговараме, а ова е мојот кревет, што значи дека овде ќе спијам, - со насмевка му го кажа тоа Виктор.

- А тоа значи дека ќе имаме забавни ноќи, - весело рече Магнус.

Насмевки се слушаа низ собата некое време...

- Одам јас сега да ручам, па се гледаме пред спиење.

- Тогаш јас продолжувам со спиењеее... - и почна повторно да се просева. Уште Виктор не беше испаднал од собата, а Магнус беше во сон. Мирисот кој што се рашири низ собата беше толку јак, што кога Виктор почна да се симнува по скалите го разнесе со него.

- Ахх, -насмеано изговори Маргарет. - Од кога го немам осетено овој мирис на Магнус, ми фалеше. Изгледа некој си го направил среќен, и си стекнал нов пријател.

- Да, прекрасен ен - ѝ одговори Виктор.

- Ајде сега да јадеме, се надевам дека ќе ти се допаднат моите сарми од лозов лист, има и супа.

- Ммм навистина, моето омилено јадење, - насмеано кажа Виктор.

Седнаа на масата, а Абра беше сместена на нејзиното столче. Иако таа не го јадеше тоа сепак му правеше друштво и кажуваше по некој збор. Додека јадеа од прозорецот соседите постојано ја поздравуваа Маргарет и посакуваа пријатен ден.

- Нивните деца се и твои врсници, па доколку сакаш секако можеш да се запознаеш.

Секако и климна со главата Виктор.

- Откога ќе ручаме ќе ве оставам сами со Абра некое време, јас ќе одам да се видам со Старецот, имам нешто да му пренесам, -рече Маргарет.

- Ќе го викнеме и Протегус овде, а може и да прошетаме доколку сакаш Виктор. -Му рече Абра.

- Дококлу излегувате облечи се добро Виктор, надвор е студено.

- Би било прекрасно да го разгледам местото. - Насмеано проговори Виктор.

Додека тие ручаа постојано си разговараа меѓу себе, имаше и насмевки на нивните лица, мораше малку да го развеселат Виктор, бидејќи доби премногу информации и работи кои што не ги знаеше од кои изгледаше збунето од сето тоа. Нивниот разговор се одвиваше толку добро што помина цел час, после толку разговор и кажување на шеги се чувствуваше многу подобро.

Бидејќи беше веќе три часот по пладне, бабата му рече дека ќе мора да замине и да се виде со Старецот, набрзина ја раскрена масата, ја облече долгата плетена наметка и испадна од вратата. Иако надвор беше ветровито и студено сепак раздвиженоста не престана, а Маргарет упатувајќи се кон Старецот наиде на Протегус, па го замоли да оди до кај нив бидејќи Виктор е сам со Абра.

- Максимиус овде во близина е? -Го праша Протегус.

- Во куќата на Јасмин е, можеш да одиш, - ѝ одговори Протегус на бабата. Додека трепна бабата, Протегус веќе беше исчезнал од пред неа, а таа се упати на кај Јасмин Лиам. Неговата куќа беше на неколку чекори од камбанаријата која ја делеше главната улица на две споредни. Но сепак поголемиот дел од времето го поминуваа во замокот кој се издигаше на висорамнината над селото. Тој беше толку грандиозен и величествен што од било кај да застанеш во селото се гледаше замокот, и после камбанаријата во селото беше најзабележлив објект што сите се восхитуваа.

Одејќи натаму Маргарет застана од спротивната страсна да си купи весник, бидејќи се интересираше скоро за сè, па сакаше да биде информирана.

- Денеска малку закасни со новината, - насмеано ѝ одговори продавачот.

- Се подготвував за мојот гостин. -Одговори Маргарет.

- А кој тоа? -Зачудено и со кренати веѓи праша продавачот.

- Мојот внук, -му дошепна бабата.

Бидејќи беа добри пријатели тој знаеше нешто за нејзиниот внук Виктор, и беше запознат со ситуацијата.

- Виктор е тука во селото?

- Шшшт, потивко да не те слушне некој. - Му одговори Маргарет.

- Знаеш дека и самото село е заштитено, нема од кој да се плашиме повторно. Со задоволство би го запознал десеттиот наследник на лозата Асорин. -Ѝ одговори продавачот.

- Ќе се запознаете овие денови, сега морам да одам.

- Убава вечер, - ѝ кажа продавачот, а таа само му мавна со раката.

Тајните кодови насекаде беа поставени низ нивните куќи па за да влезе во куќата на Јасмин Лиам мораше да го отчука волшебниот тропот. За разлика од нејзината, овде мораше прво да удри полека со ногата, потоа три пати во средината и да исцрта круг во средишниот дел, оставајќи жолтеникав светлосен траг. Откога ова го направи вратата веднаш се отвори, а таа знаеше во која просторија да се упати.

- Маргарет, повели седни, - извика Јасмин. А таа веднаш застана до каминот да се стопли.

- Надвор доста многу заладило, -му одговори.

- Каде е Виктор?

- Остана во куќата со Абра, а таму е и Протегус.

- Се прилагоди ли, како му?

- Сè уште има време, сепак ова му е прв ден овде, но добро изгледа, -му одговори Маргарет. - Но дојдов поради друга работа, имам нешто да ви кажам!

- Што е тоа? -Ја праша Стрецот.

- Оваа утро кога идевме наваму во селото, а сè уште бевме во градот забележав дека не следеа двајца луѓе. Ликовите воопшто не ми беа познати, но сигурно се следбеници и пратени од некои од Шахор. -Му одговри таа.

- Каде беше точно тоа? Ве видоа каде одите? -Праша Старецот.

- Пред старата железничка станица, непосредно пред да поминеме во тајниот премин. -Одговори Маргарет.

- Тие ќе најдат начин да го откријат трагот на вашиот премин и движење, имаат доста начини да се открие тоа, а доколку се оние на Шахор можеби и веќе знаат. -Одговори Јасмин Лиам. - Ќе биде тешко да ја откријат локацијата, сепак селото е доста заштитено и невидливо за другите, - се надополни Старецот во муабетот.

- Ова ме потсеќа на истата ситуација на она што се случуваше во близина на Црното Езеро пред една недела. -Прозборе Јасмин.

- А што се случувало таму?

- Минатата недела имаше поголема група директно упатени на кај Црното Езеро, нормално пратени од Шахор да го земат вечниот напиток кој се наоѓа на осамениот остров на самото езеро. Беа доста организирани, но после една часовна битка успеавме да ги истераме од таму. Моќите на Шахор постојано растат, тоа го препознав минатата недела. Но мислам дека моментално е најпосакуван вечниот камен од Карпестата планина, со него тој би бил непобедлив. Затоа ќе треба што по бргу да

стигнеме до таму, но без Виктор нормално дека нема да можиме да го најдиме, само тој ќе може да го препознае.

- Е ова е навистина загрижувачки. -Одговори Маргарет.

- Не можеме да тргниме на кај Карапестата планина, сѐ уште нема петнаесет години.

- Тоа ќе се случе наредната недела во петок, тогаш е роденденот.

- Бидете претпазливи, - ги предупреди Јасмин.

- Ќе бидеме во контакт, веќе започнува да се стемнува јас заминувам, - рече Маргарет.

Набрзина стана, ја облече дебелата плетена наметка и излезе низ вратата. Веќе улиците беа скоро испразнети, се помалку имаше луѓе, а студеното ветровито време ги принудуваше да бидат во своите домови. Бидејќи штотуку се стемни, единствено светло кое ја осветлуваше улицата беше она од куќите и пригушените улични ламби. Од секоја куќа се осеќаше различен мирис на припремање на вечера, па си помисли кога ќе стигне дека ќе направи нешто вкусно за јадење, тоа секако би му се допаднало на Виктор. За кратко веќе беше дома, а кога влезе Абра, Прогегус и Виктор беа толку развеселени што не ја ни премитија бабата дека е дома, играа погодување на предмети без гледање.

- Добро се забавувате, - насмеано кажа Маргарет.

- Ова е интересно, прв пат го играм. -Одговори Виктор.

- Слободно играјте си, јас ќе припремам вечера за подоцна, денеска одмараме, а утре ќе се прошетаме, да го запознаеш подобро местото. -Му одговори на Виктор.

Нивните игри траеја до касно, се забавуваа, а Маргарет беше толку среќна што го гледаше тука Виктор. Печениот колач со мармалад што го направи Маргарет беше при крај, постојано се оближуваа од прекрасниот вкус. Толку се најадоа што почна и да им се приспива, а

топлината која зрачеше од каминот дополнително го придонесе тоа. Беше и прилично касно, часовникот скоро покажуваше дванаесет часот по полноќ, па решија дека е време за спиење. Бабата прва му посака добра ноќ, а веднаш по неа и Виктор си замина во собата. Протегус и Абра останаа да преспијат во куќата на Марагарет, тие често го правеа тоа да останат таму. Полека се изгаснаа сијалиците а тие веќе беа длабоко навлезени во сонот.

## РОДЕНДЕНСКО ИЗНЕНАДУВАЊЕ

Ааааа, се слушна проѕевање... време е за станување, убав понеделнички ден е надвор зборуваше Магнус, додека Виктор го слушаше покриен со ќебе преку глава.

- Добро утро Магнус! -Му рече Виктор.

- Убав ден пријателе. -Одговори Магнус.

Само што го кажа тоа, почна со гранчињата и стеблото да се истегнува од саксијата и да излегува надвор од неа, па кога го виде ова Виктор тоа беше дополнително расонување.

- Можеш и надвор од неа? -Зачудено праша Виктор.

- Да, но поголемиопт дел го поминувам во неа.

- Волшебен понеделник, -прмоморе Виктор. - Ајде да се симнеме долу.

Симнувајќи се надолу по скалите, се осеќаше навистина прекрасен мирис на свежо направен појадок, сите беа разотидени од претходната ноќ освен Маргарет каде беше пред каминот чекајќи го Виктор да дојде.

- Имаме денеска доста време за шетање, да појадеш прво и секако да го запознаеш селото. -Му рече бабата.

- Каде се Абра и Протегус?

- Ахх, како и секогаш никогаш наутро не ги наоѓам овде, - рече бабата. - Но овде има и твои врсници, па секако ќе имаш прилика да ги запознаеш и да се дружиш.

Па бидејќи не сакаше да губи премногу време дома, седна да појадува, и од кога набрзина се најаде замина да се облекува.

- Облечи се добро, надвор е студено! -Му довикна Маргарет.

- Во ред!

Откога ја стави капата и го наметна шалот тој веќе беше спремен.

- Ох колку си брз. -Низ насмевка кажа Маргарет.

Ја облече дебелата наметка бабата и излегоа низ вратата. Ладниот ветер и темните облаци не ги спречи луѓето да бидат низ улиците, да шетаат и купуваат, а тие се придружија кон останатите. Одејќи низ широката улица Маргарет потојано ја поздравуваа, застануваа и си разменуваа по неколку зборови, а секако претставувањето на нејзиниот внук беше неизбежно, таа со задоволство го правеше тоа. Бидејќи на Виктор му фалеше друштво на негови години бабата точно знаеше каде да го однесе.

- Каде ќе одиме? -Ја праша бабата.

- Се сеќаваш вчера на онаа волшебна книжарница што ја поминавме?

- Да, -ѝ одговори со весело лице Виктор.

- Одиме прво натаму. -Му одговори бабата.

Приближувајќи се кон неа Виктор запримети дека има голем број на деца, некои помали некои поголеми што влегуваат и излегуваат од неа па тоа му даде дополонително разположение дека ќе има супер поминато време. Кога веќе стигнаа таму, имаше натпис над неа што пишуваше „*Добро дојдовте во волшепството на книгите*“, а буквите постојано се движеа и ја менуваа бојата што беше многу примамливо за очите.

- Виктор кога ќе влеземе внатре ти слободно може да разгледуваш, сè што ќе ти се допадне земи си го, тоа ќе ти биде подарок за твојот роденден. Јас ќе бидам овде на почеток и ќе те чекам.

Тој веднаш влезе внатре, а наоколу имаше многу деца што разгледуваа. Полиците изобилуваа со книги. Додека одеше низ самата просторија, си разменуваше и по некој збор со присутните деца, што на некој начин и се запознаваше. Веќе забележа неколку книги што му се допаднаа па веднаш ги зеде во раце, а оние кои беа ставени во полицата беа во постојано движење и кажуваа по некој збор колку се добри за читање и дека треба да бидат земени. Тоа му даде дополнително расположение и ведрина не само него, туку на сите што беа таму присутни. Но одејќи низ тесните полици, случајно падна книга и го удри по глава.

- Оф, - извика и се фати за глава. - Ова болеше малку - прмомори тој. Се наведна да ја земе, а кога ја заврти на неа пишуваше „***Тајните на Хавиер Шинингнаут***“. Насловот му звучеше интересно па реши и таа да ја земе. Бидејќи шеташе скоро час, а во раката држеше четири книги помисли дека е доволно за почеток па реши да си оди. Кога стигна до каса за да се наплатат, Маргарет веќе го чекаше таму, а секако продавачот не изостана да не го задене за книгите што ги зема.

- Ооо па ова се навистина добри книги. Уживај додека ги читаш. -Му рече продавачот.

- Благодарам господине, -му возврати Виктор.

- Ајде да одиме од тука. -Му рече Маргарет, го прегрна и излегоа од книжарницата.

- Протегус! -Извика Виктор! - Па ти си бил овде. - Изненадено проговори.

- Секогаш сум во твоја близина Виктор.

- Ќе одиме понатаму има една продавница, ми требаат работи за дома што треба да ги купам дојдете со мене и може да ме почекате надвор. -Им рече Маргарет.

Одејќи по долгата и широка улица после десетина минути тиа застанаа точно пред камбанаријата која ја делеше улицата на две помали, а веднаш пред самата камбанарија на самиот агол се наоѓаше споменик на Блур Барбариан, кој го носеше и името на селото.

- Почекајте овде веднаш се враќам.

Бидејќи не можеше да стои повеќе, тој се заврте и седна на самиот агол, а над него се издигнуваше споменикот. Ја спушти капата под ушите и силно го замота шалот околу неговиот врат.

- Кога станав ве немаше со Абра, каде заминавте? -Праша Виктор.

- Нѐ повика Старецот, имавме разговор кратко. -Одговори Протегус.

Чекајќи ја Маргарет заедно со Протегус, седнати под споменикот, во еден момент Виктор осети како рака го држе по неговото десно рамо. Кога благо се заврте тоа беше рака дух, проѕирна и стара, а на увото го слушна викањето на неговото име со дебел глас на ехо.

- Тии! -Тоа беше гласот на Блур Барбариан.

Кога ова Виктор го виде и слушна толку силно извика, што по лицето му се познаваше дека се исплаши стана и излета на улица паѓајќи свртен спрема споменикот.

- Внимавај момче, - се слушнаа гласови од толпата народ.

Додека лежеше на земја неговиот дух се спушти над него обраќајќи му се.

- Следи го Старецот по патот до Карпестата планина и најди го каменот. Хмм, нешто интересно и важно има во врска со тебе одговарајќи му духот на Блур Барбариан.

Кога ова го слушна, веднаш стана од земја, се истресе од прашината прашувајќи го Протегус?

- Зошто овде сè е така чудно, од овде излезе дух и ми се обрати, зар не го слушна? -Зачудено прашувајќи го Протегус.

- Не, што зборуваше?

- Ох дефинитивно полудувам, -си прмоморе Виктор.

Протегус се замисли кога ова му го кажа Виктор, и веднаш му стана јасно. Во истиот момент се појави и Маргарет.

- Ајде да одиме сега јас завршив. – Им се обрати на Виктор и Протегус.

- Одете вие јас ќе бидам наоколу, ќе се видиме покасно. -Им рече Протегус.

Маргарет и Виктор се упатија на кај дома, бидејќи поминаа неколку часови од кога излегоа, додека Протегус прикривајќи се со наметката исчезна за миг.

***

Гласови од разговори се слушаа на секаде низ ходникот, а Протегус набрзина се упати по спиралните скали во замокот директно во просторијата кај Старецот да му каже за она што пред малку му се случи на Виктор. Од што брзаше по скалите толку многу се задиша што немаше воздух да си земе. Кога веќе се најде пред неговата врата, тропна само еднаш и веднаш влезе, знаеше дека слободно можеше да влегува кај Старецот.

- Господине! -Задишано извика Протегус.

- Повели пријателе,- му одговори Старецот седејќи на неговата работна маса разгледувајќи го дневниот весник.

- Пред малку бев со Виктор, додека ја чекавме Маргарет застанавме пред камбанаријата односно пред споменикот на Блур“...

- И, - зачудено извика Старецот.

- Наеднаш извика, изгледаше како да се уплаши, стана и падна. Ми рече дека му се обратил дух од споменикот. -Одговори Протегус.

-Хмм, интересно. Зошто баш сега се прашуваше Старецот. Духот на Блур Барбариан се нема обратено на некој веќе подолго од петнаесет години, а последни кој што го слушнаа беа родителите на Виктор. Имено тој беше последниот чувар на Заборавената шума. Се додека не го најде неговиот наследник тој ќе се појавува од време на време.

- Но тој е премногу мал за ова да му се случе, - одговори Протегус.

На ова ништо не одговори Старецот.

- Погледни овде што пишува, - му рече Старецот, и му го подаде весникот.

На предната страна со големи букви пишуваше, грабеж во археолошкиот музеј во Скопје.

- Кога се случило ова? -Праша Протегус.

- Синоќа.

- Внимавај наоколу тие се блиску до нашата трага. - Му одговори Старецот.

***

Имам чувство дека сме сѐ поблиску до целта. -Со дебел и агресивен глас му го кажа тоа Бастинион на Волрат, Абел и Бун.

- Синоќа ништо не најдовме во музејот, немаше никаква трага од тоа што го бараме. -Им рече Абел на останатите.

- Доколку ја оствариме целта на Шахор нашите моќи ќе станат појаки и засекогаш. -Се надополни во муабетот Волрат.

- Затоа треба да побрзаме. - рече Бун.

Трагата на наследникот на Асорин се губи некаде кај железничката, користат некој премин што сè уште не знаеме во кој правец оди. Моите трагачи ми ја пренесоа информацијата. Но со постојаното присуство на оној Старец немаме многу надеж, затоа ќе треба да ги следиме и да го чекаме вистинскиот момент. -Рече Бастинион.

Нивниот разговор се одвиваше далеку од сите, длабоко во темната и заборавената шума каде многу години никој немаше стапнато, освен само некои од лозата на Шахор.

***

Поминаа два дена откога Виктор си ги купи кните, па бидејќи не планираше да излегува реши да ги разгледа и да почни да чита. Бидејќи сите подготовки веќе ги завршила Маргарет во врска со роденденот, сакаше да го изненади Виктор па ништо не му откриваше за тоа. Единствено што знаеше е дека се подготвуваше голема торта пред утрешниот ден, па остави дополнително да се изненади што има направено Маргарет. Додека ги држеше книгите во рацете непосредно до креветот се наоѓаше синџирот со прстен кој му беше оставен од неговите родители па го зеде и си го стави околу неговиот врат. Продолжи со разгледувањето, но највпечатлива му беше онаа која му падна врз глава па затоа реши со неа да почне. Се заврти на кај прозорецот, а надвор скоро и беше темница, а на часовниот покажуваше скоро пет часот по пладне. Се слушна довикување од долниот спрат.

- Виктор дали си гладен? -Го праша Маргарет.

- Сѐ уште не! -Ѝ одговори. - Ќе почнам да читам ќе се симнам по после.

- Во ред мил мој.

Се навали на креветот и ја зеде книгата на која пишуваше ***„Тајните на Хавиер Шинингнаут“***. Беше толку застарена како да поминала низ сто раце, а кога ја отвори скоро низ сите нејзини страни имаше испишано по некој текст и некакви симболи што воопшто не знаеше што значење имаат. Се врати на првата страна и започна со читањето, а почна се насловот за митовите и легендата за заборавената шума. Досега немаше слушнато за тоа, ниту пак за изгубениот мистериозен предмет кој се давал од генерација на генерација, а колку што можеше да сфати станувааше збор за нешто што се носело околу врат. Моќта која ја поседувал била неверојатна голема, што доколку биде во рацете на некој друг и што не би знаел како правилно да го употреби и чува би било голема пропаст за сите. Бидејќи пишуваше дека станува збор за митови и легенди не му даваше толку значење, но тоа беше далеку повеќе од што можеше да замисли. Поминаа неколку часови во собата, па реши да застане со читањето и да се симне долу кај Маргарет и беше сигурен дека го чека вкусна вечера. Моментите на возбуда се јавуваа од време на време за утрешниот ден поради тоа што никогаш до сега не би славел роденден со некој близок како што е неговата баба. Тоа му даваше дополнителна радост, љубов и топлина.

Кога се симна не очекуваше дека ќе има некој освен Маргарет, а пред него стоеше непознат човек кој прв пат го гледа. Таму беше и Протегус по наредба на Старецот. Изгледаше старо, а на себе носеше црна шапка и долг црн мантил. Беше изненаден бидејќи не слушна никакви гласови од разговор.

- Ох Виктор, дојди запознај се.

Тоа беше Стоулен, па му одговори на Виктор дека се блиски пријатели со Маргарет.

- Мило ми е господине, -одговори Виктор.

Се поздравија на кратко, а тој веќе беше во заминување и му посака убава вечер. Како да насетуваше дека носеше некоја важна информација, па ги праша кој е и зошто дојде овде. Маргарет и Протегус се погледнаа, а веднаш без размислување таа проговори.

- Има информација дека некој од лозата на Шахор го пробил магичниот ѕид на селото, а нормално и со тоа веќе ја знаат локацијата на селото па извршил упад во неколку куќи рече бабата.

- Каде е Старецот? -Праша Виктор.

- Замина на пат, но утре по пладне се враќа овде, -му одговори Протегус.

- Ние сме тука со тебе, нема потреба од ништо да се плашиш. -Рече Маргарет.

Знаеше дека штом Протегус е во негова близина немаше многу потреба од грижа. За да се заборави разговорот што го водеа бабата веднаш пушти музика, а на тоа по кратко време дојде и Магнус, а по само неколку минути низ вратата се протна и Абра. Уживаа во доброто расположение и прекрасната вечер што ја приготви Маргарет, сите беа седнати покрај каминот додека жарот постојано се зголемуваше. Разговараа за различни теми, разгледуваа слики кои Маргарет ги имаше во изобилство па така поминаа неколку часови, се додека не го погледнаа часовникот на кој покажуваше половина час пред дванаесет часот.

- Ох, па нели треба да спиеме, утре не очекува забава и доста дружење, - рече Маргарет.

- Добро би било да се одмориме за утрешниот ден. -Додаде Абра.

- Сонот веќе е на прагот затоа јас заминувам во соба. -Насмеано рече Виктор.

- И јас доаѓам со тебе. Рече Протегус.

- Се придружувам и јас. -Одговори Магнус.

Маргарет и Абра останаа долу и им посакаа добра ноќ. Додека Виктор се качуваше по скалите на кај собата Протегус беше таму, што секогаш го изненадуваше со тоа, а Магнус се закотвуваше во неговата саксија. Не чекаше многу време, си ги облече пиџамите и легна на креветот. Дури едвај си посакаа добра ноќ, а тој веднаш заспа. Еднинствениот кој не спиеше беше Протегус, се случуваше и по неколку дена да не спие но тоа воопшто не беше проблем за него. Се чинеше дека по еден час откако легнаа сите беа завлезени во длабок сон, но тој секако ги штитеше и чуваше останатите. Беше еден часот по полноќ кога заприметни дека мала светлина излегува од под ќебето на Виктор. Од момент на момент таа постојано се зголемуваше па се доближи до него и го тргна малку ќебето. Тоа беше светлина што доагаше од неговото синџирче што го носеше на вратот, а му беше оставнина од неговите родители. Протегус знаеше дека со наполнувањето на неговите петнаесет години нешто ќе се случува ноќта, но не знаеше во која форма ќе биде тоа и што. За момент тоа толку силно доби светлина што дури и заслепуваше ставајќи си ја раката пред неговата глава, но и наеднаш ја снема. Реши ништо да не прави во врска со тоа и да остани тука се до утрото додека не се раздени.

***

Силниот ветер му ја вееше долгата коса качувајќи се по стрмните падини од Швајцарските Алпи, додека побелената брада му беше целосно покриена со снег, што ако не го растргнуваше снегот од неа му замрзнуваше. Тоа

беше многу напорна и стравична патека за одење, што од неговата десна страна се гледаше само амбис што нема дно. Силните врнежи од снег заедно со ветарот ја попречуваа видливоста многу па и дополнитено беше тешко што беше касно во ноќта. Си помислуваше во себе додека одеше зошто неговиот близок пријател пророкот Нордин Студ мораше да ја одбере оваа локација на живеалиште. Беше пред самото место на влезот, но поради неговата поголема заштита не постоеше никаква врата, имаше само неколку ознаки во форма на шестаголник па за да влезеше внатре мораше со двете раце да направи кружно движење. Ги прекрсти рацете, и со двата показалци започна движење. Со едната рака започна од лево кон десно, а со другата од десно кон лево се додека рацете не се најдоа во праволиниска раздвоена положба. Со неговото движење оставаше светлосен траг, и за момент се слушна звук како да се помрднува некој голем камен блок. Влезот кај што требаше да помине стана достапен за премин, па тој набрзина се протре низ камениот ѕид без никакво отварање на врата. Кога влезе внатре беше многу подобро и топло од надвор и осветлено со големи фенери што му го покажуваа патот директно до кај него.

- Нордин! - Извика Старецот. - Нордин, -повторно изговори.

Одејќи понатаму слушна звук на помош и изнемоштеност, па како се наближиваше тој стануваше се појак. Го забрза одењето и кога го виде Нордин како лежи на земја беспомошно истрча набрзина до кај него.

- Нордин мој пријателе што ти се случило? - Загрижено рече Старецот.

- Максимиус, -изнемоштено изговори Нордин. - Тој беше тука. -Со тешки зборови го кажа тоа.

- Кој, кој беше тука? -Праша Старецот.

- Шахор, тој е повеќе од жив, - со многу агресија и лутина во себе рече Нордин.

- Во која форма го виде? -Праша Старецот.

- Не беше во човечка форма, дојде како дух, го имаше на секаде околу мене како темнина, - одговори Нордин. - Не знам како ме пронајде, но сигурен сум дека е многу помоќен од претходно. Го зеде со себе моето кристално пророштво. Те бара тебе, а колку што разбрав сака да го пронајде и каменот од Карпестата планина, го спомена и името Виктор. Ништо не кажав, реков дека не сум во состојба да видам баш се, па ми ги нанесе овие повреди.

- Ох, мој пријателе, -рече Старецот.

- Знам зошто дојде овде, гледав за тебе, навистина сум загрижен, мораш веднаш да се вратиш назад и да тргнеш кон Карпестата планина да го уништиш каменот. - Рече Нордин.

- Сакав да ми помогнеш да ја најдеш точната локација.

- Но без кристалот верувам дека нема да бидам во можност. - Рече Нордин.

- Како да ти помогнам мој пријателу. -Рече Старецот.

- Остави ме мене, ќе бидам подобро, ти мораш да се вратиш веднаш, без одложување. -Му рече Нордин.

Неговите повреди беа видливи по главата и по телото, и не знаеше дали ќе преживее, можеби повредите беа направени со проклетство. Ја стави раката во наметката и извади напиток од кој се надеваше дека ќе му биде подобро. Му го подаде напитокот кажувајќи дека со ова ќе му се намалат болките.

- Благодарам Максимиус, - рече изнемоштено Нордин. - Сега оди, и остави ме мене. -Со тажни и насолзени очи го кажа тоа Нордин. – Заминувај! -Силно извика.

Старецот за момент почувствува толку гнев и бес што веднаш се заврте и исчезна од просторијата, оставајќи

зад него силен блесок и толку силен звук на исчезнување што се затресе целата просторија од што почнаа да паѓаат ситни каменчиња и прашина на сите страни.

***

Помининуваше девет часот наутро, а тој толку беше задлабочен во сонот што ништо не осеќаше дека некој влегува во собата додека подароци се редеа веднаш до него. Имаше нешто повеќе од десетина, а прв кој ги виде беше Магнус. Се заврте на кај Виктор, а бидејќи виде дека сè уште не се буди, реши да оди до кај него. Излезе од саксијата па почна да зборува гласно качувајќи се на неговиот кревет.

- Ајде славенику станувај денеска имаш многу за славење. -Рече Магнус.

Виктор по полека почна да ги отвора очите, и почна да се оптегнува со рацете, па почна силно да се прозева. Кога ја исправи главата и се заврти на околу навистина го чекаше изненадување.

- Кога стигнаа овие подароци и од кого се? -Изненадено праша Виктор.

- Маргарет сигурно не би те оставила така, -му одговори Магнус.

Веднаш стана од креветот и се фати за првиот подарок, а на секој од нив имаше име од кој е. Пишуваше Џошуа, па зеде друг и имаше име Јулијан, следниот беше од Ана. Ги отвори сите до еден и беше премногу воодушевен и изненаден. На брзина се облече и трчајќи се симна по скалите извикувајќи по неговата баба.

- Маргарет, Маргарет! -Викаше Виктор.

Додека таа работеше тој силно истрча на кај неа и се прегрнаа силно.

- Среќен роденден мил мој Виктор.

- Ги видов поароците, навистина се прекрасни, од кој се? - Ја праша Виктор.

- Тоа се твоите нови пријатели.

- Но сè уште не ги знам.

- Ќе ги запознаеш после, ќе дојдат на твојата роденденска забава. -Одговори бабата.

- Роденденска забава! - Зачудено проговори Виктор.

- Да, сите ќе бидат овде попладне. -Рече Маргарет.

Солзи му навиреа на очите, кога ова му го кажа Маргарет, бидејќи до сега немаше вакво изненадување, па сфати колку е убаво да имаш некој близок што е до тебе.

- Седни да појадуваш, јас имам да средам уште некои работи за денешната забава, -насмеано му рече бабата.

Тоа беше прекрасен ден за него па додека појадуваше нормално се понуди за помош. Беше среќен, вакво чувство речи си и никогаш да немаше почувствувано. Припремата на магичните сокови кои ги правеше Маргарет одеше брзо, па поради убавите бои кои ги имаа Виктор посака да проба. Сосема малку, но доволно да го осети вкусот.

- Доволно е, -гласно и насмеано рече Маргарет.

- Ммм вкусно, -одговори Виктор.

Нивните насмевки постојано беа на нивните лица, додека Протегус и Абра влегуваа низ вратата.

- Протегус, - извика Виктор. - Кога се разбудив те немаше во собата.

- Заминав рано наутро, морав да одам до замокот. - Му одговори Протегус.

Неговото заминување рано наутро беше да види дали Старецот е вратен, бидејќи не знаеше ништо во врска со него. Додека Абра и Виктор разговараа и му честиташе за роденденот, Протегус се доближи до Маргарет шепнувајќи ѝ тихо.

- Загрижен сум за Максимиус, сè уште не е овде пристигнат.

- Не грижи се, сигурно ќе дојде до пладне, -надежно кажувајќи то тоа Маргарет, продолжи: - Немаме уште многу време треба да побрзаме да ги наместиме овие украсни ленти пред самиот влез, а ти Виктор земи ја онаа кутија со балоните и отвори ја.

Веднаш ја здогледа и тргна да ја земи, беше замотана со бела лента па мораше да ја одврзи. Додека му беше во рацете таа тропаше и мрдаше.

- Што има навистина во оваа кутија? – Ги прашуваше сите околу него.

Останите почнаа да се смеат па само му одговорија да ја отвори. Набрзина ја извади лентата, а кога го направи тоа од неа силно почнаа да излегуваат балони во различни бои кои почнаа да летаат кон таванот. Тоа го остави долу на подот, изненаден со отворена уста.

Скоро наближи и дванаесет часот по пладне, а се слушна и првото ѕвонење и тропање на вратата. Маргарет тргна на кај вратата да ја отвори, а Виктор стоеше веднаш до неа. Тоа беа првите гости. Следуваше многу честитки, прегратки и запознавање со Виктор. Во следниот еден час постојано се слушаше ѕвонење на вратата, а нивниот број од минута во минута се зголемуваше што скоро сите кои беа поканети беа дојдени, тоа се претвараше во голема забава, а изненадувањето за него беше неопишливо. Имаше нешто околу десетина деца некои од нив беа на негова возраст додека другите нешто малку помали, а со нив беа и нивните родители. Секако овде беа Протегус и Абра, тие ништо не пропуштаа од забавата. Маргарет се погрижи се да биде добро испланирано, имаше направено и вкусен ручек, но бомбоните, лижавките и вкусните напитоци беа многу поинтересни за помладите. Неговата забава веќе траеше повеке од три часа, и заедно со останатите непрестанато

имаа енергија за играње, а запознавањето со новите другари му одеше навистина добро. Повторно затропа вратата, па Маргарет тргна да види кој е. Виктор ова не го заприметли бидејќи беше занесен во новото друштво. На вратата се појавија Јасмин Лиам и Стоулен, па Маргарет гостопримливо ги покани да влезат внатре. Кога Виктор виде дека има нови гости се упати кај нив, а тие му го честитаа роденденот и му подарија дебела плетена капа и шал, а тој им беше премногу багодарен за подарокот. Малку застана со нив и повторно замина кај друштвото. Но тој заприметли дека на нивните лица има загриженост, со малку страв, но сепак не беше потполно сигурен во тоа. Нешто петнаесетина минути откога дојдоа и климнаа со главата на Маргарет да се тргне малку на страна, а таа веќе знаеше дека ја очекува некоја важна информација.

- Маргарет се наоѓаме во многу сериозна ситуација. - ѝ рече нејзиниот пријател Стоулен.

- За што се работи? -Тихо проговори Маргарет.

- Максимус се врати од патување, рече дека пророкот Нордин е нападнат од Шахор, ова не е добро. -Рече Јасмин.

- Има и зголемено движење на непознати лица овде во селото. - Кажа Стоулен.

- Информирани се сите од замокот и чуварите на селото, има и дополнителна заштита околу вашата куќа. -Ѝ рече Јасмин.

- Сега мораме да одиме, ќе бидеме во контакт. -Ѝ рече Стоулен.

- Информирајте ме за сѐ што треба преку Протегус, - им рече таа на двајцата.

Во меѓу време Виктор дојде да земи уште лижавки, а веќе тие беа заминати од овде па ја праша бабата зошто толку брзо си заминаа, а таа му одговри дека имале обрски. Но се приметуваше дека нешто не е баш добро, бидејќи Маргарет го смени расположението.

- Дали е се во ред? -Ја праша Виктор.

- Секако, - му се насмевна таа, но не требаше да покаже загриженост пред него баш на овој ден.

Бидејќи веќе се затемнуваше таа му рече да оди таму со децата, бидејќи ќе следела торта, а тој кога го слушна тоа веднаш замина и повторно се придружи на забавата. Во меѓу време Маргарет ја припреми тортата за да дуваат свеќи, а кога веќе среди сè, заедно со останатите родители тргнаа на кај децата и приближувајќи се почнаа да пеат роденденска песна, а на ова се придружија и останатите деца. Имаше наредено петнаесет свеќи во форма на срце на самата торта, а околу нив имаше запалено многу прскалки кои дополнително даваа пријатна атмосфера. Поминаа уште два во дружење, уживаа во јадењето на тортата, а се чинеше како забавата и да нема крај. Бидејќи веќе беше шест часот по пладне, а ноќта секако настапуваше порано Маргарет од време на време си погледнуваше низ прозорецот по навика, кога во еден момент запримети дека од недалеку доаѓа светлина која наликуваше на огномет. Но од време на време таа светлина се зголемуваше, па сè уште не ѝ беше јасно кој може ова да го прави. Но никој од присутните ова не го запримети. Таа веќе почна да се загрижува бидејќи сепак имаа предупредување за опасност. Бидејќи поминаа долго време во дружење дел од нив веќе почнаа да се спремат за заминување. Од кога го виде ова Маргарет низ прозорецот поминаа нешто повеќе од половина час, а Протегус повторно се врати кај нив. Не чекаше многу време да ѝ пријде и каже.

- Маргарет, - задишано и вознемирено ѝ довикна. - Нападнати сме, не знаеме уште колку време би издржал заштитниот ѕид. Бидете спремни во секој момент за опасноста јас одам надвор и ќе бидам пред куќа. -Тихо ѝ зборуваше Протегус.

Бидејќи некои од нив веќе беа заминати, останатите родители полека почнаа да се припремаат за заминување бидејќи поминаа скоро пет часа во дружење, а тоа беше премногу за нив, а и беа изморени. Часовникот покажуваше пет минути до седум, а тие ги испраќаа и последните гости со многу радост и прегратки зборувајќи дека си поминале прекрасно и дека се гледаат во утрешниот ден.

- Ова беше навистина прекрасна забава, фала ти многу Маргарет. - Кажа Виктор.

- Во секое време мил мој Викторе, -насмевнувајќи и прегрнувајќи го му одговори Маргарет.

Од кога си заминаа сите Абра повторно дојде со нив, бидејќи не можеше да биде во толку многу народ. Бидејќи имаше многу работи да се средат после забавата тие решија да средат оваа ноќ и да не оставаат за утре, па се фатија за работа. И покрај тоа што Маргарет знаеше дека работата е сериозна таа не покажуваше ништо пред Виктор исто како да е сè во ред. Но знаеше дека е прашање само на време. Помина скоро час од кога почнаа да ги средуваат работите по дома, а веќе од надвор се слушаа звуци на пискање и звук на периодично силно тресење на земјата нешто што наликуваше како експозија.

- Што се случува надвор, каква е таа бучава? -Праша Виктор.

На ова Маргарет ништо не одговори иако сепак го слушна што кажа. Ги остави работи што ги држеше во раце и тргна на кај влезната врата да види што се случува надвор. Но само што тргна натаму почна да се слуша тропот на вратата, а Маргарет го слушна тоа само се заврте и погледна. Во истиот момент вратата силно се отвори, а Виктор бидејќи беше непосредно пред неа се уплаши потскокнувајќи наназад. Тоа беше Старецот, а кога Маргарет го виде се изненади, знаеше дека нема да ги остави сами.

- Максимиус! -Загрижено извика Маргарет.

Тој пријде кон Виктор го прегрна и му го честита роденденот.

- Морате да ја напуштите куќата веднаш! -Им рече Старецот.

- Што се случува, каде ќе одиме? -Уплашено рече Виктор.

- Немаме време за губење, побрзајте! -Им одговори Старецот.

- Не грижи се Виктор, оди спремај се на брзина и облечи се добро, земи само тоа што ти е потребно. -Му рече Маргарет.

Виктор брзо замина во собата, ја зеде подебелата јакна, шалот, нараквиците. Се заврте да види да не му фали уште нешто, па ја здогледа книгата што беше на креветот која штотуку почна да ја чита, ја зеде и ја стави во ранецот кој беше веднаш до неговиот кревет. Само што тргна да оди го слушна неговото име.

- Виктор каде си тргнал во ова време, зар нема да спиеш? -Праша Магнус.

- Мораме да ја напуштиме куќата Магнус, во опасност сме надвор се случува нешто. Старецот ни рече веднаш да тргнеме од овде.

- Значи јас овде останувам сам. -Рече Магнус.

Виктор се позамисли кога ова му го кажа Магнус, па на тоа му одговори.

- Нема, доаѓаш со мене. Влегувај овде, - му рече Виктор и го отвори ранецот.

Тој веднаш се размрда и почна да излегува од саксијата, и директно скокна во ранецот, а Виктор набрзина го затвори и го стави на неговиот грб. Симнувајќи се по скалите слушаше дека бегањето на луѓе и звуци на кршење и силни удари беше многу блиску, па уште толку многу се уплаши.

- Јас сум спремен. -Им рече Виктор на Старецот и бабата.

- Максимиус погледни долу! - Силно извика Маргарет.

А веќе од прагот и од прозорецот почна да навлегува темнина која полекаползеше по подот и ѕидовите. Се чинеше дека Протегус не можеше да ги застане темните сили на Шахор па влезе внатре извикувајќи.

- Не можам да го сопрам ова, премногу е моќен. -Рече Протегус.

Додека надвор пред куќата беа верните слуги Бастион и Волрат, предводени од темните и проколнати мрачни сили на Шахор кој управуваше со нив.

- Тргнете се од ѕидовите и застанете сите овде во средината. -Им рече Старецот.

Се доближија еден до друг, а тој држејќи го долгиот стап во рака удри силно на подот, правејќи силна светлнина околу нив проширувајќи се низ целата куќа.

- Ова ќе ги задржи некое време додека заминеме. -Рече Старецот.

- Каде да заминеме, заробени сме овде, -уплашено рече Виктор.

Со стапот удри на белиот и празен ѕид, и веднаш почна да се формира порта на самиот ѕид која водеше до друго место надвор од куќата.

- Уф, какво роденденско изненадување дочекав. -Збунето кажувајќи Виктор.

Маргарет влезе прво заедно со Виктор, Абра веднаш скокна по нив, Протегус беше пред Старецот за тој да остане последен за да ја затвори волшебната порта.

## ПРИКРИВАЊЕ НА ТРАГАТА

Раздвиженоста беше повеќе од очигледна, сите се подготвуваа за најлошото, а кога го видоа Старецот како се движи низ ходникот на замокот веднаш се упатија кон голема сала, додека тој од далеку ѝ кажа на Маргарет да се качуваат нагоре по скалите.

- Каде сме, какво е оваа место? -Зачудено праша Виктор.

- Ова е замокот што се издигнува над селото. -Му одговори Протегус.

- Ајде да одиме во просторијата на Максимиус. -Му рече Маргарет.

Додека Старецот беше со останатите во големата хала, тие продолжија со качувањето по спиралните скали. Големата врата од салата не ни беше целосно затворена, а се слушаше вознемиреност на гласовите и страв додека тие се качуваа по скалите.

- Немаме многу време, заштитете го замокот и организирајте се да му помогнете на останатите во селото. -Им рече Старецот на сите присутни во салата.

Разговорот траеше премногу кратко, тие веќе знаеја што треба да направат во ваква состојба. Таму со него беа најдобрите волшебници на кои што можеше да им верува.

- Јас морам да заминам, не смееме да чекаме секоја минута ни е важна, прикривањето на Виктор е и наше спасување. Било каква порака да имате до мене, ќе бидеме преку контактот со Протегус. -Им рече Старецот.

Додека ги напушташе од салата од надвор се слушаше звукот на стравот, но бидејќи замокот беше целосно заштитен и прикриен со невидливоста кои тие ја направија имаа доволно време да делуваат против нив. Се упати на кај неговата просторија, а таму веќе го чекаа него, за да ги прикријат трагите мораше да направат премин од

едно во друго место, па тој точно знаеше каде ќе одат. Кога Старецот ги искачи долгите спирални скали влезе во неговата просторија, а сите очи беа вперени во него, и единствено што најмногу прашуваше беше Виктор.

- Што би правеле овде, каде ќе одиме од тука? - Прашуваше Виктор.

- За да ја прикриеме трагата добро, најпрво одиме во центарот на Скопје, а од таму се селиме на друга локација. - Му одговори Старецот додека другите сите останати седеа замислени на софата.

Во меѓу време додека тој се припремаше и со себе ги земаше некои работи кои што му се неопходни на сите им даде по еден напиток кој беше направен овде од неговите соработници.

- Што е овој напиток? - Праша Виктор.

- Испиј го веднаш пред да заминеме. -Му рече Маргарет.

- Со ова ни се прикрива трагата на движење, -му одговори Протегус.

Тој веднаш го направи тоа, а Старецот им рече на сите да се доближат еден до друг кажувајќи му на Протегус дека се спремни да заминат. За момент почна околу нив да се формира круг кој даваше жолтеникава светлина, а во исто време се прикри со неговата наметка и замавна со неа. Исчезнувањето од замокот се случи за секунда, оставајќи звук зад нив во испразнетата просторија.

Кога се префрлија на друго место се најдоа во движење со многу луѓе, но нивното појавување не беше видливо за другите поради што пред да дојдат овде го испија напитокот што им го даде Старецот. Украсените објекти околу нив со светилки и паѓањето на снегулките го навестуваа празничниот период, беше прекрасно на секаде околу нив. Реката што течеше по нивните нозе даваше толку прекрасна светлина рефлектирајќи ги многу светликави

ламбички што се наоѓаа на околните објекти. Тие се наоѓаа точно на средината на Камениот мост, а пред нив се најде човек кој продаваше печени костени, а со кој веќе Старецот разговараше. За Виктор беше непознат бидејќи го гледаше прв пат, но останите добро го познаваа.

- Виктор, ова е Марко мојот пријател, чуварот на мистериозните порти. -Му рече Старецот.

Тие се поздравија, а за возврат Марко му даде штотуку печени костени, додека нивниот мирис ги привлекуваше сите.

- Благодарам Марко, - му возврати Виктор.

- Ајде со мене, следете ме, -им рече Марко и набрзина ја спакува својата тезга правејќи ја во форма чанта што ја држеше со едната рака.

Тој беше некаде отприлика околу шеесет години и изгледаше просечно, со делумно побелена кратка брада, и беше многу наоблечен со алишта, се чинеше како да останува овде по цели вечери, но тој воопшто не беше продавач на костени ниту пак остануваше тука, тој беше овде за да им помогне. Додека одеа низ мостот тој накривнуваше со левата нога, па Виктор му се понуди за помош да ја подржи неговата чанта.

- Да ви помогнам со чантата, - му рече Виктор на Марко.

-О, о мој Викторе, нема потреба во ред сум, ова што накривнувам не е ништо, -му се насмевна на Виктор, а неговата љубезност допираше до сите. Додека одеа низ мостот пред нив се наоѓаше големиот плоштад, а штом го поминаа свртеа на лево и се упатија под него.

- Што правиме овде под мостот? -Чудно праша Виктор.

- Овде е преминот кај што треба да одиме, -рече Маргарет.

Тие веќе беа застанати под неговиот внатрешен кружен дел, а неговите осветлени внатрешни делови изгледаа прекрасно и даваа дополнителен амбинет со околните светла. Додека сите стоеја позади Марко, тој ги крена двете раце од кои почна да излегува светлина и со рацете допре на камениот дел, а веќе од него се отвораше порта. Камените коцки се отргнуваа една од друга се додека не се отвори влезот.

- Можете слободно да одите. -Им рече Марко насочувајќи ги со рака.

- Ајде да побрзаме, ова нема долго да остане отворено. - Рече Старецот.

Тој влезе прв, па потоа по него Маргарет, Виктор и Абра додека Протегус беше последниот што го затвораше преминот заедно со Марко. Тоа беше неопходниот дел што требаше да го направат да се прикрие трагата. Затворањето на преминот се случи брзо и повторно сѐ беше исто како претходно, додека Марко повторно остана сам, а тие веќе беа заминати во потрага по помош.

## ВО ПОТРАГА ПО ПОМОШ

Слабата видливост, густата магла која ја имаше, купиштата паднати лисја, оголените дрвја со испреплетени гранки без зеленило на нив за Виктор изгледаше многу мрачно. Се чинеше дека ноќта да беше скоро и без ниедна ѕвезда на небото, а единствената светилка што беше со нив е онаа која ја носеше Старецот и делумно осветлуваше околу нив.

- Какво е оваа место? -Праша Виктор.

- Овде сме сигурни за кратко, преноќуваме во непосредна близина, а утре рано изутрина повторно заминуваме. -Му рече Старецот.

- Не грижи се Виктор ние сме овде со тебе. -Одговори Маргарет.

- Недалеку од овде е границата каде започнува заборавената и проколната шума каде во последните петнаесет години никој нема поминато преку неа. -Тихо кажувајќи му Абра на Виктор.

- Бидете тивки и внимавајте каде одите. -Им рече Протегус на сите.

Додека одеа низ темната шума застрашувачки звуци се слушаа на секаде околу нив. Нивното одење до местото кај што требаше да преноќат беше некаде околу десетина минути, што на Виктор му се чинеше многу подолго бидејќи беше исплашен од самото место. Одејќи по тесната и непријатна патека Старецот наеднаш застана и извика.

- Ах, стигнавме.

А пред нив се најде големо и високо дрво, со дебело стебло и гранки кое на него имаше дрвена порта оградена со гранки кое наликуваше на некаква заштита. Тој се доближи до него кажувајќи неколку зборови што кога Виктор го слушна воопшто не го разбра на кој јазик го зборуваше тоа, изгледаше сосема различно од тоа што тие зборуваа. Кога Старецот го кажа тоа гранките што беа пред вратата почнаа да се отргнуваат од портата, а се чинеше дека и можеа слободно да влезат. Тој ја отвори вратата и му речи на сите да влегуваат набрзина пред него, а кога влегоа внатре почуствуваа прекрасна топлина и светлина, со навистина голем простор од внатре.

- Како е можно ова? -Зачудено кажувајќи Виктор вртејќи ја главата на секаде.

- Овде сѐ е магично, -му одговори Протегус низ мала насмевка.

- Ендомиус, - се слушна како Старецот го кажуваше тоа име. – Ендомиус, -повторно изговори Старецот одејќи по полека.

Само што кажа по втор пат веќе се слушна крцкање на подот како некој се приближува до нив. Тоа беше Ендомиус неговиот полу брат, а кога се видеа тие силно се прегрнаа.

- Максимиус! -Силно извика Ендомиус.

- Како си брате одамна се немаме видено? - Кажувајки му Старецот.

- Добар, но загрижен за ова што се случува. Ајде со мене ми изгледате премрзнато, ви подготвив добра супа, ве очекував. -Му одговори Ендомиус.

Тој ги имаше запознато сите освен Виктор, но беше запознат за кого станува збор. Се раскомотија внатре, а со Виктор и си разменија по некој збор и се запознаа лично. Маргарет ја зеде длабоката чинија и му ја наполни со жешката супа подавајќи му ја на Виктор.

- Изеди ја, ќе се чувствуваш многу подобро.

- Помошта сега ќе ни биде добре дојдена од било кого. -Кажувајќи му Старецот на Ендомиус.

- Секогаш ќе ви бидам на располагање, посебно кога Шахор е веќе на прагот на неговото издигнување, -му одговори Ендомиус. - Но сега најважно е вие да одморите, а јас ќе се погрижам за тоа. Не смееме повторно да се издигне тој.

- Ти благодарам брате мој, - му рече Старецот. - Утре рано изутрина ќе тргнеме од овде.

- Ќе имате доволно време до приквечер да добиете уште една помош. -Му рече Ендомиус.

- Се надевам дека мислиме за истата личност. - Му возврати Старецот.

- Да, тоа е Дебелата Дама. Нејзината одмазда сѐ уште трае кон Шахор. - Му одговори Ендомиус.

- Да се надеваме на утрешниот ден. -Рече Старецот.

- Затоа мислам дека најдобро е да одмориме и да легнеме. - Рече Маргарет.

- Секако, можете да одите во другата просторија и да се наспиете добро, јас ќе внимавам на вас оваа ноќ. - Им рече Ендомиус.

Маргарет заедно со Виктор и Абра заминаа да легнат, додека Старецот, Ендомиус и Протегус останаа да разговараат до доцна во ноќта.

***

Абел и Бун стоеја вкочането и уплашено додека дебелиот и агресивен глас се слушаше на секаде околу нив кажувајќи му дека пророштвото на Нордин крие многу тајни и дека може да го однесе блиску до Старецот и десеттиот наследник на Асорин, откривајќи му дека на врвот од саат кулата во Скопје се наоѓа часовникот-времеплов што може да патува низ времето и да ја открие нивната трага.

- Тие се веќе надвор од селото, но со помош на тој Старец прилично добро му се крие трагата. - Кажувајќи Шахор во бес. - Вие доѓате со мене, - а темнината веќе ги зема за миг и се упати на местото за кое му кажа. Беше доцна во ноќта кога тие се најдоа таму, а Шахор во форма на сенка по полека почна да се шири околу саат кулата, оставајќи зад него пустош. Темнината која ја носеше со него целосно ја прикри земјата и постепено се издигнуваше до врвот на кулата обвивајќи ја рамномерно со проклетото црнило. Се слушаше кршење на малите прозорци додека се издигнуваше. Не му требаше многу време за да го најде часовникот, а кога допре до него се слушна кратко смеење на задоволство. Не чекаше ни секунда да остане таму

повеќе, а веќе се вивна високо на кај небото исчезнувајќи во ноќта, оставајќи зад себе само прашина околу саат кулата.

***

Се слушаше утринското пеење на пилињата околу нив, а од време на време и тропањето на клукајдрвците на самото дрво. Беше целосно прекриен преку глава со дебелото ќебе до самото утро, а кога ги слушна звуците околу него веднаш стана од креветот. Беше рано наутро, а се чинеше дека беше последен во будењето додека останите веќе го водеа утринскиот разговор. Се осеќаше навистина одморен, а удобноста која што му ја пружи Ендомиус беше за големо заблагодарување. Се облече и им се придружи на останатите.

- Ах Виктор баш на време, подготвив појадок. - Му рече Маргарет.

- Да појадиме и да заминеме што по брзо. - Рече Старецот.

- Внимавајте додека одите, и не му верувајте на секого што ќе ве застане, ќе сакаат да ве прелажат, сите се измамници. - Им рече Ендомиус.

- Ќе го имаме тоа во предвид, -рече Маргарет.

- Не е многу далеку од овде, но поради тешката проодност можеби е време да тргнеме. - Им рече Старецот.

Од кога завршија со појадокот, тие се облекоа добро, и заедно со Ендомиус се упатија кон излезот. Пред самиот излез од дрвото Ендомиус му даде на Виктор мапа која ќе му покажува каде се движат сите оние што му се непријатели, така што и на време ќе биде подготвен за нив.

- Само отвори ја и ќе ти го покаже патот, -му рече Ендомиус.

- Благодарам, - му рече Виктор.

- Бидете внимателни, а јас ќе се погрижам секогаш да имате помош. – Им рече Ендомиус на сите.

Тие излегоа од дрвото, а патот по кој требше да одат почна да се покажува пред нив.

- Ајде по мене, - им рече Старецот на останатите.

Само што заминаа од таму, Ендомиус започна да ги изговара магичните зборови директно насочени кон дрвото, а тоа почна со неговите длабоки корени да се шири кон останатите дрвја, а додека тие одеа по патеката дрвјата околу нив постојано се помрднуваа со нивните стебла и беа насочени кон нив. За Виктор ова изгледаше малку морничаво, но за Старецот ова беше јасно дека помошта е со нив. Одејќи низ тесната патека од ранецот на Виктор се слушна глас и раздвижување, викајќи дека ова внатре е исто како во заробеништво па сакаше да излезе.

- Виктор што носиш во ранецот? - Праша Протегус од зад него.

Тој во истиот момент го симна ранецот од грбот и го отвори.

- Ох па тоа бил Магнус! - Изненадено и насмеано одговори Протегус.

- Имаме уште едно во нашето патешествие, - рече Старецот.

- Каде сме? - Зачудено праша Магнус, симнувајќи се од ранецот.

- Недалеку од Заборавената шума. - Му рече Протегус.

- Не застанувајте, да одиме, - им рече Старецот и тие повторно тргнаа додека Магнус со своите корени продираше длабоко во земја испитувајќи го теренот зад нив. По половина час одење наидоа на мала водена површина, но како што се повеќе се движеа таа стануваше поголема и изгледаше застрашувачки. Нејзината темна боја

и постојаната магла за Виктор не беше пријатно изненадување.

- Дали е ова вистинскиот пат по кој треба да одиме? - Рече Виктор.

- Да, - одговори Старецот.

- Не грижи се, - му рече Маргарет.

Не помина многу време, кога високо над нив се слушна глас на предупредување.

- Застанете!

Тоа беа шумските џуџиња, чуварите на Дебелата Дама. Имаше околу дваестина сите качени на дебелите гранки од дрвјата. Не беа повисоки од еден метар, а сите со себе имаа лак и стрели. Изгледаа доста чисто и средено и сите беа со долга белузлава коса фатена со стегач, и со кратка средена брада.

- Ни чекор по напред, - се огласи еден од нив.

Сите стрели беа вперени точно на кај нив. Тие не се обидоа воопшто да тргнат напред.

- Не сме овде да правиме проблеми, сакаме да се видиме со принцезата Аканта ни треба нејзината помош. - Им се обрати Старецот.

- Се надевам дека ќе добиете прием кај неа, - му се обрати еден од џуџињата кој почна да се смее, а со тоа му се придружија и останатите.

Тие набрзина се симнаа од дрвата, и неколкумина од нив застанаа позади нив, а другите пред нив кажувајќи им да ги следат се додека не стигнат до местото каде таа живее.

- Не плашете се, не се толку непријателски расположени како што ви изгледаат, - им рече Старецот насмевнувајќи се.

Бидејќи водената површина постојано се зголемуваше околу нив, а дел од копното по кои одеа по полека се губеше, нивниот пат до кај Дебелата Дама мораше да се одвива над водата кое повеќе изгледаше како некое

запустено мочуриште. Следејќи ги џуџињата тиа почнаа да се качуваат по дебелите гранки од дрвата, кажувајќи му еден од нив дека ова е единствениот пат до кај принцезата. Патеката по која одеа изгледаше сигурно, но кога ќе погледнеа надолу изгледаше доста мрачно и високо. Се наоѓаа неколку десетина метри на водата па затоа одеа внимателно. По неколку минути одење стигнаа до дрвена полукружна порта, па едно од џуџињата затропа. Се отворија двете врати истовремено и продолжија до големата дрвена куќа во која живееше Дебелата Дама.

Застанаа пред нејзинот влез, а едно џуџе влезе внатре, а останатите се растргнаа од пред нив. Стравот кај Виктор постојано беше присутен се додека не се слушнаа чекори во одењето и тресење на подот се до нејзиното појавување и изговарајќи го името на Старецот.

- Максимиус! - Со дебел и силен глас извика Дебелата Дама.

- Принцезо Аканта ти благодариме за твојата гостопримливост. - Рече Старецот.

- Долго време се немаме видено, повелете внатре, - му рече таа, и тие сите заедно влегоа во куќата на Дебелата Дама.

- Ве видов дека доаѓате кај мене, затоа и ги пратив моите чувари да ве пречекаат за да бидам сигурна дека сте вие.

- Од каде знаеше дека доаѓаме, како не виде?

- Со помош на овој часовник, сѐ уште не знам како работи најдобро, но знам дека може да се патува низ времето и да видиш работи што ќе се случат.

- Од каде ти е овој часовник?

- Го земав од саат кулата во Скопје, но вие ќе речите дека го украдов. Добив информација дека токму таму се наоѓа часовник кој поседува чудна моќ, па затоа решив да ги пратам моите чувари да го најдат и донесат, а за возврат

на тоа на истото место оставија ист таков часовник за да не се дознае дека го нема. - Рече Дебелата Дама.

- Чудни работи се случуваат околу нас, само колку е мистериозен овој свет во кој живееме. - Рече Маргарет.

- Доколу закасневме за ден подоцна, веќе ќе беше во погрешни раце, а вие ќе бевте во голема опасност. - Рече Дебелата Дама.

- Кој имал намера да го земе?  -Праша Старецот.

- Добро знаеш за кој мислам, оној кој ме проколна уште пред многу години, и поради него сум ваква дебела и грда. - Бесно му одговори Дебелата Дама.

- Шахор, - изговори Старецот.

- Неговото проклетство тече во мојата крв, одмазда мора да има.

- Меѓусебната помош ќе ни биде од големо значење, - ѝ рече Старецот.

- Ќе ве имам на око, што и да ви затреба секогаш ќе бидам тука за вас. Слушнав што се случило во селото, тие веќе се во поход.  -Му одговори Дебелата Дама.

- Загрижени сме многу,  - рече Маргарет.

- Да не мислиме сега на тоа, моите слуги припремија вкусно јадење, слободно послужете се. - Им рече Дебелата Дама.

Поминаа неколку часа во придружба на принцезата, имаше толку многу јадење што и да останеа таму цела година ќе им стигнеше. Разговорите што ги водеа беа исклучиво за нивна поголема заштита и како да добијат што поголема помош. Дебелата Дама постојано им укажуваше на тоа дека тие се во постојана предност од оние што ги гонат. Додека разговараа останатите Виктор заедно со Абра станаа и прошетаа малку низ голема куќа на Дебелата Дама. Имаше многу интересни работи на секаде околу нив, од слики до неверојатни скулптури.

- Ова се единствените работи што се останати од големото богатство на принцезата. - Му рече едно од џуџињата.

- Имаше многу повеќе? - Заинтересирано праша Виктор.

- Да, пред многу години, но сето тоа отиде во други раце. – Рече џуџето.

- Да се надеваме дека ќе биде повторно вратено назад. - Одговори Абра.

- Ти се допаднаа моите лични работи! – Од далеку му довикна Дебелата Дама на Виктор.

- Да, навистина се прекрасни. Би сакал и јас да имам барем една работа од овие скапоцености дома кај мене.

- Кога ќе се вратиш дома, ќе имаш едно од овие. - Со насмевка му одговори Дебелата Дама.

- Ти благодарам принцезо! - Восхитено ѝ возврати Виктор.

Слугите на принцезата беа во постојано движење и носеа разновидна храна на големата маса на која што седеа. Беа изненадени од тоа како ги пречека.

- Слобоно уживајте во вашиот престој. - Им рече принцезата.

- Но ние сакавме да тргнеме уште денеска, - ѝ рече Маргарет.

- Премногу е опасно сега во оваа време да одите било каде, посебно кога оној ве бара. - Ѝ одговори таа.

- Да спиеме овде оваа вечер. -Ѝ рече Старецот.

- Секако, има доволно место за сите вас. Утре сите заедно ќе тргнеме и ќе ви го покажам пократкиот пат до Карпестата Планина. - Му рече принцезата.

- Ти подобро го знаеш овој терен. - Ѝ рече Старецот.

- После толку поминати години овде добро го испитав. - Му рече таа.

Вечерта веќе беше тука, што запалените свеќи го навестија тоа. Насекаде ги имаше околу нив, додека сјајното небо над нив со многубројните ѕвезди даваа уште поголема светлина на секаде околу нив. Стражата од миг на миг постојано се наголемуваше, поради ситуацијата во која сите се наоѓаа. Звуци постојано се слушаа од шумата, а како најгласни беа буфовите кои живееја на кровот од куќата на принцезата Аканта, тие беа нејзините гласници кои премногу ги обожаваше. Тивката музика која ја свиреше едно од џуџињата дополнително ги однесе во длабок сон сите. Тие веќе беа во своите соби, и беа на половина од својот пријатен сон.

***

- Како ли работи оваа направа? - Налутено кажа Шахор држејќи го во едната рака часовникот што го зема од саат кулата.

- Господару пробајте повторно, може ќе ви успее, - му рече еден од следбениците.

- Веќе пробав неколку пати, сè уште не сака да ми успее.

- Да побараме помош, -му рече слугата.

- Се сомневам дека помошта би ни била од големо значење, имам чувство како да сме измамени, дека вистинскиот часовниик се наоѓа во други раце. – Викна Шахор.

Неговата агресија од ден на ден стануваше се по голема бидејќи времето не беше во прилог на никој. Неговиот облик во човечка форма беше се по јасна, единствено што му се гледаа беа дланките на рацете и тие изгледаа навистина страшно и морничаво, а додека останатиот дел целосно му беше покриен со темна и валкана наметка што дури и лицето не му се познаваше, едноставно

беше како да гледаш во темнина. Неговото постојано место беше тронот што се издигаше неколку метри над земја, а беше целосно направен од изрезбано дрво со остри завршетоци на секаде. Местото на кое седеше беше направено од камен блок, а од двете страни имаше статуи на чакали кои беа црни и изгледаа премногу страшно што од време на време нивните очи засветуваа како да се чинеше дека во секој момент ќе оживеат. После овој разговор тој исчезна за секунда од неговото место, оставајќи го празен престолот на кој седеше.

***

Часовникот отчукуваше скоро единаесет часот, а Виктор сѐ уште беше во неговиот кревет. Сите тоа утро беа станати рано додека тој едвај ги отвараше очите. Единствен кој што му правеше друштво во собата беше Магнус. Уште недоволно разбуден ја зеде мапата што му ја даде Ендомиус, а бидејќи не успеа да ја разгледа убаво кога му ја даде беше љубопитен да виде што се крие во неа. Ја отвори и прво што забележа беше дека го покажуваше него на местото каде се наоѓа, и само тој тоа можеше да го види, бидејќи функционираше само оној кој што ја држи мапата и доколку некој друг би погледнал немаше ништо што да види. Разгледуваше некое време, а во меѓу време ги проучуваше и знаците кои беа напишани на десната страна од мапата што значат. Но по неколку минути проучување забележа нешто невообичаено.

- Магнус! - Му викна Виктор. - Недалеку од нас има нешто што ни се приближува, и тоа изгледа како да е некоја поголема група. Но не знам што би можело да биде. Но според знаците што се напишани овде кажува дека не ни се пријатели.

Мораш веднаш да му кажеш на останатите. - Му рече Магнус.

Тој набрзина стана, се облече и истрча викајќи по Маргарет.

- Што е Виктор? - Зачудено го праша бабата.

- Мапата која што ми ја даде Ендомиус ја разгледував кога станав, според знаците што се напишани овде кажува дека ни се приближуваат непријатели.

- Максимиус силно извика Маргарет. Дојди брзо!

- Во што е проблемот, - рече Старецот.

- Оваа мапа што му ја даде Ендомиус на Виктор дали работи добро? - Праша Маргарет.

- Што виде? -Го праша Старецот.

- Според мапата овде кажува дека некој ни се приближува, а Ендомиус рече дека ќе ги покажува само непријателите. - Одговори Виктор.

- Спакувајте се, заминуваме веднаш. Оваа мапа никогаш не греши. - Рече Старецот.

Кога ова им го кажа Старецот тие набрзина заминаа во собата да си ги земат своите работи што ги носеа со себе.

- Принцезо Аканта, ѝ се обрати загрижено Старецот.

- Што не е во ред Максимиус?

- Ни се приближуваат група непријатели, не знаеме кои се, но мораме да го напуштиме твоето гостопримство.

- Од каде знаете за ова? - Праша Дебелата Дама.

- Мапата која што му ја даде Ендомиус на Виктор ги разоткри?

Бидејќи таа му веруваше во она што тој го кажа, стана од столот на кој што седеше и го извади часовникот од вратот што веќе почна да го поседува од саат кулата одговарајќи му.

- Сега ќе дознаам кој ја загрозува мојата територија.

Го фати со двете раце и со двата показалци го притисна од внатрешната страна. За неколку секунди почна

силно да отчукува што го слушна и Старецот тоа, а пред неа се отвори бледа слика што само таа можеше тоа да го види.

- Ах тие проклети кучиња. - Рече Дебелата Дама.

Кога ова го слушна Старецот знаеше за што мислеше принцезата, неговиот поглед станувашe загрижувачки.

- Добро ги познавам чакалите на Шахор, ме држеа многу време во заробништво. -Рече таа.

- Време е да го напуштиме местото, доаѓам и јас со вас, ќе ве однесам преку сигурен пат до пештерата каде се наоѓа соборот на Петмината, тие се дополнителна заштита и место каде може да се побара помош.

- Но ако дојдете со нас проклетството ќе ве убие. -Ѝ рече Старецот.

- Не грижи се Максимиус, последната граница до кај што можам да се движам е токму пештерата како се наоѓаат Петмината но не подалеку од таму. -Му рече таа.

- Трофим, Теофил дојдете извика таа. Од источната страна доаѓаат не многу дружељубиви гости, задржете ги колку што можете повеќе, ние заминуваме од тука. - Им рече Дебелата Дама на нејзините слуги џуџиња.

Кога ова им го кажа на џуџињата тие веднаш заминаа, а во истиот момент се слушна звук на предупредување со големо ехо. Тие сите беа спремни за заминување, а дел од џуџињата заедно со принцезата им рекоа да ги следат до задниот дел каде ќе го продолжат патот. Нивниот пат повторно одеше низ високите дрва, но овој пат се осеќаа малку посигурно бидејќи со нив беа џуџињата и Дебелата Дама. Постојано се префрлуваа од едно на друго дрво, а нивните дебели гранки овој пат изгледаа многу појаки од кога доаѓаа наваму.

- Ќе не чека малку подолг пат, но се надевам дека до крајот на денот ќе стигнеме. - Рече Старецот.

- Секако, - му одговори Дебелата Дама.

Нивниот пат по стеблата траеше уште еден час, се додека не почнаа полека да се слуштаат надоле. Буфовите кои беа околу нив постојано ги прелетуваа што на Виктор му го скренуваа вниманието.

- Но овде долу сѐ е во вода, како ќе одиме? - Ја праша Виктор принцезата Аканта.

- Ќе пловиме со оние чамци се додека не дојдеме до копното.

- Ух ќе го мразам овој дел од патот. - мрмореше Абра.

- Внимавајте при симнувањето, -им рече едно од џуџињата.

Кога се доближија до самата вода, џуџињата со јажиња ги повлекоа чамците со кои требаше да одат, па му рекоа на Старецот тие први да влегуваат внатре. Старецот го повлече јажето и стапна во чамецот, па и подаде рака на Маргарет.

- Ајде Виктор држи се за мене, -му рече бабата.

На нив им се придружија Абра и Протегус, додека Магнус беше во ранецот на Виктор ѕиркајќи од полу отворениот отвор. Принцезата Аканта пловеше во еден чамец бидејќи нејзината големина не дозволуваше за никој повеќе, а за тоа ѝ помогнаа џуџињата да влезе внатре, додека тие се качија во друг.

Трите чамци почнаа да пловат по водената површина на мочуриштето, а патот по кој пловеа беше доста тесен. Од време на време се појавуваше и магла на површината на водата што на моменти воопшто не ја гледаа водата, се чинеше како да пловат по облаците. Чудните звуци кои доаѓаа на секаде околу нив за Виктор беше малку стравично па постојано беше со стуткани раце. Пловејќи повеќе од еден час, наидоа на три премини, од кој едниот водеше право, а останатите два беа од левата и десна страна.

- Принцезо Аканта, во кој правец треба да одиме? - Ја праша Старецот.

- Само право, не сакате да видете што се наоѓа во останатите два. Ако згрешиме тешко дека ќе излеземе од таму.

Поминувајќи ги тие премини кога Виктор се заврте изгледаа толку многу темно што ноќта за нив беше како ден. Страшни звуци излегуваа од таму, како да доаѓаше крај на сè. Ги поминаа брзо, а тие продолжија по петеката што му рече принцезата.

- Време е оваа магла да ја расчистиме. -Рече Старецот.

Потстана малку од место кај што седеше и со десната рака замавна, испуштајќи неколку мали светликави топчиња кои паднаа во водата. Подводна светлина почна насекаде да се шири околу нив што за кратко време сета густа магла што беше ја снема, а водата доби бистра зеленикава боја.

- Ми недостигаше оваа твоја волшебна магија. - Насмеано му рече Дебелата Дама.

- Ова е веќе подобро, -рече Протегус.

- Е сега Виктор немаш причина да се плашеш премногу. - Му рече Маргарет.

- Ако смеам да прашам каде не води овој пат? - Праша Виктор.

- Кога ќе стигнеме на копното имаме уште некое време за одење, патот по кој ќе се движеме нè носи директно кај Петмината. Тие живеат во пештера многу долго време, а нивниот излез од таму е невозможен. Секоја вечер се собираат сите заедно во десет часот. Нивните души се врзани за ѕидините од пештерата, а нивното појавување заедно сочинува исклучителна голема моќ па да се надеваме дека можат да помогнат во оваа ситуација. - му рече Дебелата Дама на Виктор.

Пловејќи нешто повеќе од два часа, дел од џуџињата веќе му кажаа дека се при крај, и дека пред нив е копното.

Кога ова го слушна Абра и дојде како олеснување, а секако и на Виктор.

- Припремете се да застанеме на десната страна од кај што доаѓа реката. - Им рече Дебелата Дама.

Со самото приближување кон копното Старецот се исправи од чамецот обидувајќи да го фати дрвениот столб што беше на крајбрежјето за да може да ги заврзе чамците со јажињата. Замавна со јажето, а тоа се заобиколи околу него па силно повлече. Тој беше првиот што излезе од чамецот па им подаваше рака на останатите да помогне.

- Ајде внимавајте, -им рече Старецот.

Џуџињата почнаа да излегуваат едно по едно, а во меѓувреме ѝ помагаа на принцезата Аканта внимателно да стапне на копното.

- Ќе одиме по течението на реката, недалеку од овде во внатрешноста на шумата се наоѓа моја куќа кај што можеме да земеме јадење, таму се и дел од моите слуги. -Им рече Дебелата Дама.

- Ќе ни биде добре дојдена малку топлина и чај во оваа време. - Рече Маргарет“.

- Секако, што и да посакате ќе ви биде овозможено. - Ѝ рече Дебелата Дама.

- Не можеме да се задржуваме долго, мораме да стигнеме пред собирот на Петмината. - Им рече Старецот.

- Треба да одиме што побрзо.

Вечерта по полека се спушти над нив, а денот веќе едвај можеше да се виде. Студениот воздух провејуваше од време на време па Виктор постојано си ја симнуваше капата под неговите уши. Одејќи по течението на реката од време на време во водата се појавуваа мали светликави суштества кои наликуваа како морски коњчиња со безброј пипци на своето тело, а бидејќи беше скоро мрак воодушевуваа со нивната светлина.

- Што се овие?  - Праша Виктор.

- Кога шумските самовили имаат новороденче во знак на среќа ги пуштаат во вода овие мали прекрасни суштества. - Му одговори Дебелата Дама.

- Навистина се интересни. А каде се тие шумски самовили, би сакал да видам барем една од нив.

- Ако се обидуваш да ги бараш никогаш нема да ги најдеш, шумските самовили сами доаѓаат кај тебе.

- Дали сме при крај? - Праша Старецот.

- Да, за кратко стигнуваме. -Одговори Принцезата.

Само што праша Старецот се слушна завивање. Се чинеше како да не беше многу далеку од нив.

- Што е ова, изгледа како да е блиску до нас? - Рече Протегус.

- Побрзајте! - Извика Старецот.

- Сигурно се оние чакали на Шахор. - Рече Дебелата Дама.

- Стигнавме, ене ја куќата. - Кажа едно од џуџињата.

Изгледаше темно од надвор како да никој не живее внатре, но тоа беше така поради заштитата што мораше да ја направат. Џуџињата први застанаа пред самата куќа за да ја отворат портата. Внатре веќе имаше неколку од нив кои живееја таму, па кога се отвори вратата изгледаше сосема поинаку од надвор.

- Влегувајте, - кажа едно од џуџињата.

Уште при самото влегување се осети топлината, па тие седнаа малку да се одморат. Им понудија топла вечера, а чајот беше неизбежен во оваа време како дополнително затоплување.

- Слободно земете што сакате. -Им рече Дебелата Дама.

- Принцезо Аканта добивме информација дека групата која што ви се приближувала од вашето место е растурена, но сега тие се разбегани на повеќе страни. - Ѝ кажа еден од нејзините слуги џуџиња.

- Тие се недалеку од овде, -му рече таа.

- Немаме многу време за губење, ќе одмориме кратко и повторно заминуваме. - Рече Старецот.

- Уште колку пат нè чека до пештерата? -Праша Виктор.

- Не многу, за еден час би требало да стигнеме. -Му одговори Дебелата Дама.

- Но до рано изутрина мораме да стигнеме до селото Агуру кое се наоѓа во подножјето на Карпестата планина, таму е нашето последно засолниште. - Му рече Старецот.

Разговараа за многу работи таа вечер, разговорот што го водеа траеше повеќе од еден час. Чајот што го припремија слугите на принцезата им се допадна на сите, а беше направен од исклучиво шумски билки. Маргарет полека се припремаше за повторно заминување, а слугите и даваа јадење да понесе со себе.

- Доволно е ова. - Рече Марагарет.

За да стигнат побрзо до пештерата принцезата се сети на малата шумска самовила па си помисли дека ако ѝ даде од магичната билка таа со сета своја брзина ќе ги однесе до местото каде што треба да стигнат.

Принцезата Аканта ги викна неколкуминката слуги и им рече да направат од магичниот напиток за да ѝ даде на шумската самовила, а за возврат на тоа таа да ги однесе колку што може побрзо до пештерата. Тие веднаш заминаа до собата кај што беа ставени поголемиот дел од билките, па земаа три цветови од Орхис морио, еден цвет од цикориум интубус и еден лист од улмус кампестис. Со рацете добро ги изгмечија и ги ставија во долг стаклен сад, а еден од нив стави неколку капки вода кој што ги зема од реката што течеше до нив и веднаш го затворија. За неколку секунди стаклениот сад доби прекрасна виолетово - сина боја што беше спремен да ѝ го дадат на малата шумска самовила.

- Каква е оваа магична течност? - Праша Виктор.

- Ќе дознаеш наскоро. - Одговори Дебелата Дама.

Тие веќе беа спремни за заминување, а прв кој излезе надвор беше Протегус, а по него излегоа и џуџињата на принцезата и разгледаа наоколу да видат случајно да не се наоѓаат во некаква опасност.

- Можете да излезете, - им рекоа тиа на останатите.

Надвор беше целосна темнина, а ветерот кој дуваше непрекинато даваше чувство на премногу ладно.

- Можеме да тргнеме, - рече Старецот.

Само што започнаа да се движат Дебелата Дама го извади магичниот напиток и го отвори капачето што беше ставено на стаклениот долгнавест сад, а мирисот што се шireше од него беше вистинско примамување за шумската самовила. За неколку секунди веќе од длабочината на шумата се виде светлина како доаѓа кај нив со голема брзина.

- Што е тоа што свети? - Зачудено праша Виктор.

- Шумската самовила, -одговори Протегус.

- Овој напиток му дава продолжен живот на самовилите, па затоа веднаш доаѓаат кога ќе го намирисат. - Му одговори Принцезата на Виктор".

Само што ова му го кажа на Виктор, таа веќе беше пред нив. Изгледаше толку магично и волшебно што сите останаа со подотворена уста. Беше со големина колку една дланка, а нејзините крилја беа толку тенки и проѕирни што можеше да се виде преку нив. Нејзината волшебна светлина што ја испушташе од неа ги маѓепсаше сите, а со брзината која се движеше околу нив оставаше светлосна трага.

- Ова е за тебе. -Ѝ рече Дебелата Дама на самовилата покажувајќи ѝ го напитокот.

- За мене со нежен и милозлив глас кажа самовилата.

- Да, но најпрво ќе не однесеш што по бргу кај Петмината, со помош на твојата светлина ќе стигнеме сигурно. - Ѝ рече Дебелата Дама.

Принцезата Аканта ѝ го даде волшебниот напиток, а малечката самовила го зема и веднаш го испи. Нејзината сила и светлина се зголеми веднаш осветлувајќи голем дел околу нив.

- Следете ме, - рече самовилата.

Принцезата Аканта и Старецот го знаеја патот, но овој пат по кој ги водеше самовилата беше многу пократок бидејќи одеа преку тајни премини. Таа едноставно владешее со овие простори.

- Држете се блиску еден до друг да не се изгубиме во оваа темнина. -Им рече Старецот.

- Не би издржала уште долго со оваа темпо, - изморено кажа Маргарет.

- Преку овие премини ќе стигнеме за брзо. - Ѝ рече Дебелата Дама.

Нивниот пат ќе беше многу подолг без помошта на самовилата, така што без неа ќе одеа нешто околу еден час, а сега тој му се скрати на нешто околу петнаесетина минути.

- Уште малку сме до местото кое што го барате, но внимавајте во последниот премин што ќе го минеме има премногу трња што ако се боцнеш од нив ќе западнеш во длабок сон. -Им рече самовилата.

Само што започнаа да навлегуваат низ преминот се слушна предупредување.

- Внимавајте! - Рече Старецот.

Тој беше доста непријатен и несигурен за одење низ него. Боцливите трња на моменти изгедаа толку страшно што наликуваа на остри заби што чекаа вкусно јадење. Одењето низ преминот се одвиваше бавно еден позади друг бидејќи немаше многу простор, а и мораа да внимаваат да

не се доближат од двете страни. Одејќи кон излезот, нешто пред самиот крај се слушна паѓање на земја и звук на крик.

- Оф, - рече едно од џуџињата.

Поради нерамниот пат тоа се спрепна и падна на земјата. Но веќе една боцка му беше забодена во левата нога. Опојната течност што ја испуштаа тие веќе му беше навлезена во телото на џуџето па тоа веднаш западна во сон.

- Помогнете му, - им рече Принцезата Аканта на другите џуџиња“.

- Дали е ова опасно? -Рече Виктор.

- Не, ќе се разбуди за неколку часа. - Рече самовилата приближувајќи му се на Виктор.

- Се гледа излезот онаму рече Протегус.

- Ајде Виктор, - му рече Марагарет.

Старецот и Протегус веќе беа излезени од таму па ги пречекуваа останатите да излезат од тесниот премин. Се најдоа на поголема ширина каде од левата страна се наоѓаше пештерата и се издигнуваше со нејзиниот долгнавест и темен влез додека околу нив се простираше плитката река со ситни каменчиња што течеше под нивните нозе. Од кога сите беа на број самовилата им се обрати.

- Ова е вашето место кое што го баравте, јас сега заминувам и ве оставам. - Рече таа изчезнувајќи во темнината оставајќи зад себе светликава трага.

- Ова е нашиот влез, -покажа со раката Дебелата Дама.

Сите заедно тргнаа до влезот кај што беше пештерата, но бидејќи не можеше да влезат веднаш тие застанаа пред заштитната ограда.

- Максимиус! -Му викна Принцезата Аканта.

Старецот се приближи до кај неа, и заедно застанаа пред влезот изговарајќи зборови што беа неразбирливи за сите други. Кога тие почнаа да зборуваат заштитниот влез

што беше од пештерата полека почна да се симнува со што се овозможи слободен премин.

- Внимавајте при влегувањето. - Им рече Дебелата Дама.

Само што тргнаа внатре на влезот ги пречека Макрина. Тоа беше девојка што го чуваше влезот од несакани гости. Изгледаше многу младо, што дури опиваше со нејзината убавина. Но кога Виктор ја загледа убаво забележа дека тоа не беше човечко суштество туку само дух која лебдеше во воздух, а нејзината распарталена и искината наметка се вееше околу неа.

- Добре дојдовте кај Петмината. Следете ме. - Им рече Макрина.

Тие тргнаа веднаш позади неа, а долгиот ходник низ кој што одеа се чинеше како да немаше крај. Темните ѕидови околу нив изгледаа мрачно, а капките кои паѓаа на подот одекнуваа околу нив. Еднинствената светлина што им го осветлуваше патот беше токму од Макрина, носејќи го фенерот во едната рака. Како што одеа сè подлабоко ходникот постепено се ширеше, а по некое време одење се најдоа во голема просторија која беше многу висока и широка. Застанаа во средината така што каде и да се завртеа насекаде околу нив просторијата беше во кружна форма. Имаше пет отвори на ѕидините кои беа рамномерно распоредени околу нив, а се издигаа високо над нивните глави.

- Овде е собирот на Петмината. А тоа се Езекил, Ермолај, Евстатиј, Елеазар и Евсигниј. - Покажувајќи со раката кон секој еден од отворите, кажа Макрина.

- Колку време ќе требаме да чекаме да нивното појавување? - Рече Виктор.

- Уште еден час. - Му одговори Протегус.

- Максимиус знаеш дека до рано изутрина треба да стигнеме до Агуру. -Му рече Маргарет.

- Да, и тоа ќе го направиме до полноќ. - Ѝ рече Старецот.

Скоро сите беа изморени па дел од нив веќе седнуваа на подот покривајќи се со нивните наметки кои ги носеа како дополнително затоплување.

- Да го осветлеме подобро просторот, а секако и малку загревање би ни било повеќе од пријатно. -Рече Старецот.

Застана во средината на просторијата и замавна со раката високо фрлајќи во воздух мала светликава топка што за неколку секунди со блага светлина го осветли просторот. А со долгиот стап што го држеше во рацете исцрта мал круг оставајќи жолтеникава светлосна трага што во истиот момент од него се направи оган што се чувствуваше пријатна топлина.

- Ти благодарам Максимиус. -Му рече Дебелата Дама.

- Вака е подобро, -возврати Маргарет.

Дел од џуџињата кои седеа на земја станаа од подот и застанаа околу оганот затоплувајќи си ги рацете. Старецот ѝ пријде на Принцезата Аканта кажувајќи дали е паметна одлуката Петмината да ги свикаат уште сега за да нѐ чекаат уште еден час.

- Ако твоите зборови се однесуваат на помош до нив верувам дека ќе биде во ред. -Му рече Дебелата Дама.

Бидејќи во овој момент навистина му требаше помош тој беше убеден дека сѐ ќе заврши како што треба оти предвременото викање на Петмината не секогаш завршувало добро, тој го знаеше тоа од други извори. Сепак тој се одлучи да го направи тоа. Почна да изговара зборови што досега никој ги немаше слушнато, а од неговиот глас се слушаше големо ехо кое се ширеше низ просторијата. Тој почна да ги изговара и нивните имиња Езекил, Ермолај, Евстатиј, Елеазар, Евсигниј. Сето тоа говорење на Старецот

изгледаше малку морничаво. Од неговото минутно зборување почна да се слуша тресење на ѕидините, а гласовите кои почнаа да се слушаат од таму звучеа страшно. Ситни каменчиња почнаа да паѓаат од секој од отворите кои беа високо над нив. Стравот кај сите што беа таму изгледаше очигледен, така што во еден момент од секој еден од петте отвори почна да излегува по еден. Најпрво се забележаа рацете, а потоа постепено испаднаа надвор од нивните гробници. Тие всушност беа духови бидејќи нивните души беа проколнати од оној кој сакаше да ги искористи, а поради нивната борбеност тие веќе долго беа заглавени на оваа место.

- Кои сте вие што ја нарушувате нашата мир? -Рече Евсигниј еден од Петмината.

- Ваша светост, јас сум... Максимиус.

- Старецот... - му возврати Евсигниј.

- Да, исплашено -  рече Старецот.

- Ермолај! - Викна Дебелата Дама.

- Принцезо, што бараш ти тука?

- Ни треба вашата помош, сите сме загрижени за ова што се случува.- Рече Дебелата Дама.

- Што се случува? -Праша Елеазар.

- Шахор се врати повторно.

- Знаев дека еден ден ќе дојде повторно. -Луто одговори Езекил.

- Се обидува да дојде до сè што може повторно да го врати во живот. Го бараат каменот на вечноста од Карпестата Планина. -Му рече Стрецот.

- Како ќе го најдат кога е вешто скриен од твојот претходник. -Му рече Евстатиј на Старецот.

- Го имаме тука со нас десеттиот, наследникот на Асорин, тој ќе ни помогнеме да го најдеме и уништиме - Одоговори Старецот.

- Но како ќе влезе во Карпетата Планина кога само ти тоа можеш? - Го праша Езекил.

- Не заборавај дека Старецот е еднинствениот чувар на Карпестата Планина, само тој одлучува што ќе помине натаму. - рече Евсигниј.

- Ако е тука да го видеме наследникот на Асорин - рече Елеазар.

- Оди Виктор, истапи пред сите, -му рече Маргарет.

Тој плашливо, но пополека се отстрануваше од сите, додека тоа го правеше устата постојано му се сушеше од стравот што го имаше. Кога веќе тој се одвои од сите сите погледни беа свртени кон него, а секако и на Петмината.

- Хмм, ова можеби е и најмладиот наследник до сега. Нешто интересно гледам во тебе, мир, моќ, разумност. Се надевам дека ќе умееш добро да го искористиш. - Му се обрати Ермолај.

- Што барате од нас? -Му рече Евсигниј на Старецот.

- Помош, тие веќе се спремни да војуваат по секоја цена, нивниот број е многу поголем од нашиот. Ние тоа го немаме. - Му рече Старецот.

- Доколку се порази Шахор засекогаш, ние ќе бидеме слободни од тука. -рече Евстатиј.

- Пред многу години нашите петте кралства жевееја во мир и љубов, се додека не дојде Шахор и од нас да ги побара вечните дијаманти кои доколку заедно се собереа ќе поседуваа многу голема моќ, а тој сакаше да ги има самиот. Ние тоа го одбивме, а тој нас не проколна и не стави во изолација, но сепак ги задржавме дијамантите со нас. Сè уште можат да работат за нас. -Му одговори Езекил.

- Ќе ви го дадеме каменот на мртвите, со него ќе ја повикате нашата армија. Можете да го употребете само еднаш, потоа тој се враќа повторно кај нас. Ќе имате доволно време да го задржите секој непријател. -Му рече Евсигниј.

- Принцезо сигурно и ти нема да одиш понатаму, знаеш и самата дека не смееш да ја поминеш границата пред езерото. -Ѝ рече Ермолај.

- Не одам, но ќе ги испратам џуџињата.

- Ми недостигаш постојано. -Ѝ рече Ермолај.

- И ти мене. одговории со тажно лице Дебелата Дама.

- Се чини како премногу добро да се познаваат му рече Виктор на Протегус, - шепнувајќи му тихо.

- Тие се сакаа премногу, нивната љубов требаше да биде овековечена со брак но проклетството што му го направи Шахор ги раздели многу одамна. Нивната љубов е посилна од тоа, но поради состојбата во која се наоѓат тие не може да бидат заедно. Само ако Шахор се порази во целост тоа ќе биде возможно. -Му рече Протегус на Виктор.

Додека сите разговараа еден со друг Макрина му рече малку да се потргнат, а Петмината почнаа да го стеснуваат кругот формирајќи мал круг подавајќи си рака еден на друг. Од нив почна да зрачи силна светлина насочувајќи ја светлината кон средината пред нив во затворениот круг што тој блесок се стеснуваше се повеќе и повеќе правејќи пред нив мала светликава топка. По некое време светлината намалуваше, а од таму почна да се појавува мал камен во форма на шестоаголник. Макрина тргна на кај нив да го земе додека тој лебдеше во воздух со Петмината. Го зеде со рацете, а светлината се изгуби за миг останувајќи во раката само мал црн камен. Се спушти кон Старецот и му го подаде.

- Чувај го добро. - Му рече Макрина на Старецот.

- Секако, -ѝ возврати тој.

А во истиот момент сите Петмина заедно во еден глас му упатија порака на Старецот.

Спомни ги нашите имиња, а каменот силно стисни го во рака, нашата помош веќе ќе биде на прагот. Камената

прашина ќе се разлее по земјата. -Му рекоа Петмината на Старецот.

Додека тие тоа го кажуваа полека се враќаа назад во нивните места разделувајќи се еден од друг. Местото каде што лебдеа тие веќе остана празно.

- Време е да го продолжиме патот. -Им рече Старецот на останатите“.

- Но пред да заминете имам нешто да ви дадам. -рече Макрина.

- Што е тоа?

Макрина се доближи до Старецот подавајќи ја раката кон него, и ја отвори дланката подавајќи му златна монета.

- Тие ќе сакаат нешто за возврат пред да го поминете езерото.

Старецот знаеше за што мисли таа, и го зема од нејзината дланка.

- Ти благодарам -ѝ рече Старецот.

- Овде ќе треба да се поздравиме. -рече Дебелата Дама.

- Секако принцезо, фала за сè што направи за нас. -рече Старецот.

- Во секое време, дел од моите слуги ќе стигнат до вашата последна дестинација до утре вечер.

- Ти благодарам уште еднаш. -рече Старецот.

- Ќе замините преку тајните премини од тука, а пред вас ќе биде езерото. -Рече Макрина.

Тие сите почнаа да се спремаат, и се заблагодаруваа на Принцезата Аканта ѝ посакаа сè најдобро до повторно видување, а Макрина им речи да ја следат до нивниот премин.

- Зошто не одиме од кај што дојдовме? -Праша Виктор.

- Патот што треба да го продолжиме понатаму е многу по опасен од кога идевме. -Му рече Старецот.

- Преку овие тајни премини ќе стигнеме брзо до езерото. -рече Протегус.

- Надвор опасноста е многу поголема отколку овде. -кажа Макрина.

- Не грижи се Виктор нема долго да бидеме тука за кратко ќе излеземе од овие тунели. -Му рече Маргарет.

Тие продолжија со одењето, а тешко проодните премини беа со слаба видливост и премногу влага. Фенерите кои ги носеа со себе делумно го осветлуваа патот.

- Јас овде застанувам и ве напуштам. Не можам да продолжам понатаму. Ќе го продолжите патот само право без да скршнувате во било кој друг правец. -Им рече Макрина на останатите.

- Благодариме за помошта. -ѝ рече Старецот.

А откога таа му кажа во кој правец да се движат постепено се повлекуваше на кај темните ѕидини исчезнувајќи во нив. Старецот беше првиот кој што одеше напред со фенерот во едната рака, позади него беа Маргарет и Виктор, додека Абра постојано му се плеткаше во нозете на сите, а на крај беше Протегус кој исто така со себе носеше фенер за да може полесно да гледаат низ темните премини. Нивното одење до крајот на тунелот се одвиваше уште еден час што секој по нешто кажуваше, а најгласен беше Протегус со неговите песни кои ја опишуваа Карпестата Планината со нејзината големина и магичност. Звучеа прекрасно испеани од него, кои наликуваа од оние песни кои се кажуваат за пред спиење.

## СЕЛОТО АГУРУ

Се слушаше тешко дишење додека одеа низ тајниот премин, а светлината од фенерите што ги носеа со себе веќе беа при крај што им се отежнуваше патот до крајот.

- Кога ли ќе излеземе од овој тесен премин, ми треба свеж воздух. - рече Абра.

- Ова навистина станува неподносливо, -кажа Магнус од ранецот на Виктор.

- Полека почнува да се чувствува некоја свежина, а тоа значи дека сме при крајот. Им рече Старецот.

Ги делеше уште неколку метри до самиот излез, а Виктор штотуку почувствува како ветер го дува по неговото лице. Излезот беше стеснат со неколку камени блокови за да не можат да го препознаат дека води до некое место.

- Внимавајте при излегувањето да не се сопните. -Им рече Старецот.

Тие полека еден позади друг внимателно излегуваа од тајниот премин, а полната месечина која беше таа вечер им го олесни излегувањето од таму што дел од нејзината светлина влегуваше малку во внатрешноста на тунелот. Кога сите излегоа ги очекуваше прекрасен поглед, полната месечина и многуте ѕвезди го дополнуваше тоа. На самиот излез од таму се најдоа на мала висорамнина, а пред нив беше голема низина низ кое се простираше езерото, а од другата страна на копното се наоѓаше селото Агуру кое беше сместено високо на камени карпи во подножјето на Карпестата Планина. Со нејзината големина и височината што ја имаше планината за сите беше изненадување дури и за Старецот бидејќи местото од каде што го имаа погледот беше незаменлив. Снегот беше неизбежен дел од врвовите на планината, а облаците што кружеа околу неа делумно ги прикриваа највисоките делови.

- Какво е оваа место? -Зачудено праша Виктор.

Старецот само го погледна и се насмеа одговарајќи му дека ова е нивното место до каде треба да дојдат. Некако кај сите се почувствува малку ослободеност и ведрина дека конечно се на вистинскито место, а со Старецот покрај нив

тоа веќе не му беше проблем бидејќи тој владееше со оваа место.

- Се спуштаме до езерото и продолжуваме преку него до селото. -Им рече Старецот.

- Ах, повторно вода, -рече Абра.

- А со што ќе пловиме? -Праша Виктор.

- Почекај за кратко и ќе видиш. -Му рече Старецот.

По полека се симнуваа по низината и се приближуваа кон езерото, а Виктор не го симнуваше погледот од Карпестата Планина кажувајќи ѝ на Маргарет дека е воодушевен од глетката пред него. За неколку минути се најдоа покрај брегот, а Старецот ги предупреди никако да не бидат во допир со водата па сите стоеја недалеку од него.

- Ќе треба за возврат да му дадеме нешто за да можеме да стигнеме до селото. -рече Старецот.

- Што да му дадеме, на кој? -Чудно прашуваше Виктор.

Тој од ракавот го извади златникот што му го даде Макрина и далеку го фрли во вода. Сите беа во некакво исчекување да видат што ќе се случи. Не помина многу време, а веќе од водата почнаа да излегуваат воздушни меури, бидејки беше ноќ и не можеа многу јасно да видат но се забележуваше дека нешто им се приближува.

- Нешто чудно се случува. -Рече Виктор.

- Без грижа. -Му рече Маргарет“.

За кратко време од водата почна да се издигнува чамец кој беше многу поголем од оној што пловеа пред некој ден, а тој полека се приближуваше до копното.

- Ова е нашиот превоз. -Им рече Старецот.

Кога чамецот се закотви на копното тие веќе беа спремни да се качат, но Старецот им рече повторно да внимаваат при влегувањето да не стапнат во водата, па затоа гледаа со широко отворено очи. Кога сите беа внатре тој им кажа дека при пловењето ќе бидат пречекани од многу

себични сирени кои се викаат Немесис и дека никако не смеат да ги погледнат во очи доколку им се приближат. Одкога им го кажа тоа тие тргнаа преку езерото, а по некое време пловење веќе од водата се забележаа како се приближуваат суштества кои зрачат светлина од длабочината.

- Каква е онаа светлина што доаѓа од под водата? - Праша Виктор.

- Тие се приближуваат. -Рече Протегус.

- Внимавајте што ви кажав, и никако погледот не го свртувајте на кај нив.

За многу кратко време нивниот чамец беше опколен со голема група на сирените Немесис. Изгледаа многу убаво, нивната боја на кожа преливаше во многу бои, а имаа и долги коси. Но највпечатливи им беа нивните остри заби и големи нокти што ги имаа. Еднинствен што можеше да ги гледа беше Протегус, бидејќи нивната клетва врз него не успеваше. Како што се приближуваа до селото светлата што гореа од многуте куќи стануваа се појасни, а планината се поголема издигнувајќи се високо над нив. Веќе на половина пат од езерото сирените почнаа да кажуваат сите во еден глас песни што додекаа ги слушаа почнаа да добиваат желба за сон. Протегус од време на време ги бркаше нив. Виктор, Виктор се слушаа гласови од ехо од езерото кои му е обраќаа сирените.

- Од каде го знаат моето име?

- Навлегуваат во нашите умови, затоа ќе биде добро да стигнеме што најбрзо, -рече Старецот веслајќи забрзано.

- Ќе ти покажаме каде се твоите родители, тие со нетрпение сакаат да те видат. - Кажуваа сирените.

- Виктор сето ова е лага, сакаат да те намамат да ги погледнеш. - Му рече Старецот.

- Не е вистина Виктор. -Му рече Маргарет.

- Што ако ги погледнам?

- Ќе западнеш во длабок сон, што може и никогаш нема да се разбудиш.  - Му рече Протегус.

- За кратко ќе бидеме при крај. - Рече Старецот.

Како што се приближуваа кон селото ноќта постепено исчезнуваше од ѕвезденото небо, а месечината се затсркиваше позади планината.

- Навистина ми треба добар сон, како и да заборавив како е чувството да се наспиеш добро. - Рече Виктор.

- Наскоро ќе спиеш. - Му рече Маргарет.

А веќе од другата страна на копното ги чекаа двајца стражари, а секако Старецот ги препозна уште од далеку.

- Кои се оние високи луѓе што чекаат долу покрај езерото? -Праша Виктор.

- Тоа се мои добри познаници. - Рече Старецот.

Како се доближуваа до копното така сирените Немесис се оддалечуваа од нивниот чамец бидејќи тие никако не се доближуваа до копното, знаеја дека ако бидат во непосредна близина ќе бидат фатени од чуварите.

- Максимиус!, -се слушна извикување на неговото име непосредно пред нив.

Тој само ја крена раката и им мавна за да бидат сигурни дека е тој. Уште со чамецот не беа стигнати до нив, а еден од чуварите му рече обраќајќи погласно.

- Мило е што сте тука сега, се загриживме што ве немаше. - Рече еден од чуварите.

Само што го допреа копното Старецот го фрли јажето за да го врзат чамецот, а тој му одговори!

- Кога веќе сме овде нема потреба од грижа.

- Ајде внимателно слезете и треба да одморите. - Им се обрати чуварот.

Ги земаа работите што ги носеа со себе од чамецот и тргнаа заедно со нив, а долгите и стрмни скали што беа пред сите изгледаа како крајот пред нивното патување.

Искачувањето до селото Агуру траеше нешто околу дваесетина минути, а како се доближуваа и качуваа се повисоко погледот од таму беше неверојатен. Се чинеше како да во секој момент ќе можеа да го допрат небото. Имаше многу куќи доближени една до друга, а тесните улички кои беа на секаде помеѓу куќите го правеа селото многу интересно и единствено. Сето ова на Виктор му изгледаше многу старо како да се направени пред многу, многу години, а повеќето високи светилници кои беа низ селото со тврдини околу нив му даваше посебна уникатност. Ноќта како да беше и веќе зад нив, а сонцето само што не го појавило првиот зрак. Свежината на воздухот дополнително се чувствуваше бидејќи беа доста високо, а и ладниот ветер никако не престануваше што Виктор едвај чекаше да стигне до самата куќа каде што ќе бидат сместени. Како што одеа се слушнаа разговори од пред него, а тоа беа двајцата чувари што беа со нив и разговараа со Максимиус, но бидејќи тој беше малку по назад од нив не знаеше што точно зборуваат.

- Ова е нашето место. - Рече Старецот.

Кога ова го слушна Виктор му стана олеснување, и знаеше дека конечно ќе се одмори и затопли.

- Повелете! -Им рекоа двајцата чувари.

Кога влегоа внатре прво што му падна во очи беше големиот камин, а топлината што ја имаше низ куќата на сите им дојде убаво.

- Слободно раскомотете се, можете да јадете и да спиете, јас имам уште некоја работа да завршам. - Им рече Старецот.

Беше рано во утрото, а тие седнаа пред каминот собирајќи топлина од него и секако појадокот беше неизбежен дел од тоа утро. Абра веќе беше легната пред каминот од каде се слушаше предење, а очите на Виктор постепено се затвараа што умореноста му се познаваше и по

лицето, а Маргарет го покри со дебелото ќебе, а тој паѓаше во длабок сон.

***

- Господару, се слушна глас на еден од следбениците. Тие веке се стигнати во подножјето на Карпестата Планина, време е вашата армија да се крене и да тргне натаму. Не смееме да губиме премногу време.

- Дали сте сигурни во вашата информација?

- Секако господару, нашите трагачи чакали успешно ги препознаа и лоцираа. - Му рече Волрат на неговиот господар Шахор.

- Кренете ја армијата, до утре изутрина да бидеме таму, -рече Шахор изчезнувајќи во темнината.

Неговите најверни следбеници Бастинион, Волрат, Абел и Бун почнаа да ги разгледуваат сите можности и како да стигнат до утре изутрина. Сите имаа по една задача и секој еден од нив предводеше по една група, а за тоа требаше да му наредат и тргнат. Бастинион ги имаше џиновите кои беа три - четири пати повисоки од луѓето, Волрат ги предводеше чакалите кои беа постојано во трагата на Старецот, Абел командуваше со летачките птици, додека Бун со луѓето кои беа заробеници на повеќе од стотина што нивното проклетство единствено можеше да го нема со поразот на Шахор и ќе беа слободни од него. Без многу размислување тие за кратко време по нивната наредба веќе ја кренаа армијата и имаа наредба директно да се упатат кон Карпестата Планина, а нивниот поход започна веднаш правејќи пустош зад нив кога тргнаа.

***

Поминаа скоро пет часа од кога стигнаа во селото Агуру, а Виктор штотуку се разбуди од напорното и студено

патување. Каминот беше преполн со жар, а топлината што зрачеше од таму се осекаше насекаде низ куќата.

- Се одмори? - Му рече Маргарет на Виктор.

- Да, би било добро уште малку но доволно е.

Кога Абра како слушна дека разговараат веднаш му скокна во креветот качувај се врз него.

- Ајде станувај мрзеливко. Добро би било малку да прошетаме низ местото. - Му рече таа.

- Добра ти е идејата за ова. - Ѝ рече Виктор.

- Земете го оваа јадење со вас, можеби ќе ви се пријаде. - Рече Маргарет.

- Еден од овие сендвичи е доволен, нема да се задржуваме премногу. - Рече Виктор.

- Во ред, - рече бабата.

Стана набрзина, го облече палтото, ја стави капата на глава и излегоа со Абра низ вратата. Имаше многу повеќе раздвиженост сега отколку рано утрината кога пристигнаа. Сончевите зраци директно паѓаа врз нив, иако беше сончево сепак студот беше присутен. Бидејќи беа на многу поголема надморка височина чистиот и свеж воздух се осеќаше на секаде, а ветерот што доаѓаше од високи врвови на Карпестата Планина непрекинато дуваше се до подножјето на езерото.

- Абра да одиме до онаа стражарница. -Рече Виктор.

- Каде и да сакаш, само да не е премногу далеку.

На секои десетина метри низ селото имаше поставено по една стражарница, беа доста високи и завршуваа со остри врвови. Качувањето до крајот траеше не помалку од пет минути, а кога стигнаа горе на врвот имаа прекрасен поглед кон планината, селото и езерото, па после толку време Виктор се почувствува некако среќен, имаше чувство како да има на дланка сѐ околу него.

- Ова е неворојатно, - зачудено прозбори Виктор.

- Ти се допадна оваа место, -насмеано му рече Абра.

Останаа некое време горе, уживајќи во глетката, додека ладниот и силен ветар постојано го дуваше дебелото крзно на Абра, разлетувајќи ѝ ги влакната на сите страни, додека Виктор беше навален на камениот ѕид со рацете во јакната.

- Дали онаму со Старецот е Ендомиус?-Праша Виктор.

- Имаш добар вид. - Му одговори Абра.

- Сигурна си дека е тој?

- Да, тој е, - одговори Абра.

- А онаму сигурно се слугите, џуџињата на Дебелата Дама кои се качуваат по скалите.

- Да, но се очекуваат да пристигнат уште многу повеќе.

- Да одиме надолу до кај Старецот. - Рече Виктор.

- Ајде, сигурно има нешто ново да ни каже.

- Секогаш има изненадување во Старецот. -Ѝ рече Виктор.

Додека се симнаа по скалите на самиот излез од стражарска кула Старецот веќе беше пред насмевнувајќи му се.

- Ти се допадна погледот Виктор. Ве видов дека бевте качени горе. - Му рече Старецот.

- Да, навистина е прекрасно.

- Ќе ве испратам до куќата, ни пристигна Ендомиус тука. Дел од слугите на Принцезата Аканта се веќе овде, а до вечерва ќе пристигнат и останатите.

- Ми спомна нешто Абра за тоа. - Одговори Виктор.

Се упатија повторно кон куќата, а низ тесните улички се приметуваше раздвиженост на луѓе со метални оклопи како шетаат низ селото. Беше јасно дека се подготвуваат за заштита. На вратата ги пречека Маргарет, а внатре пред каминот седеше Ендомиус кој разговараше со Протегус.

- Се вративте за брзо, - му рече бабата.

- Виктор повеќе да не излегува надвор од куќата. - Тихо и шепна Старецот на Маргарет.

- Во ред. - Одговори Маргарет климајќи со главата.

Тој се поздрави со Ендомиус кога влезе внатре, а Старецот ги викна Протегус и Ендомиус надвор кажувајќи му на Протегус да внимава постојано на Виктор и дека не смее да ја напушта куќата бидејќи за скоро ќе падне мрак. Тие заминаа да обезбедат што поголема заштита, а Протегус повторно се врати внатре предложувајќи му на Виктор да играат со волшебните карти.

- Би било добро да се позанимаваме со игра. - Рече Виктор.

На ова се приклучија Абра, Маргарет и Магнус поминувајќи долго време во забава заборавајќи на времето и опасноста околу нив. Поминаа неколку часови од кога Старецот и Ендомиус заминаа, а темнината беше се спуштила насекаде околу нив. Таму веќе пристигнаа неколку соработници од замокот меѓу кои и Јасмин Лиам чуварот на Црното Езеро. Кога го пречека Старецот веднаш му пријде прашувајќи го:

- Јасмин како е состојбата во селото Блур Барбариан.

- Половина од него е опљачкано и дел од куќите се оштетени, до замокот не успееја да допрат. Но тие се на пат кон тука. - Му рече Јасмин Лиан.

- Време е да ја симнеме заштитата, -му одговори Старецот.

Додека тие разговараа дел од останатата група на џуџињата пристигнуваа во селото Агуру, овој пат тие беа повеќе бројни со повеќе од стотина.

- Мило ми е што сте тука. - Му рече Старецот на едно од водечките џуџиња.

- Имате благослов од Прнцезата Аканта и ви посакува многу среќа. - Му рече џуџето.

- Ѝ благодариме за укажаната помош. - Рече Старецот.

- Но имаме да ви пренесеме важна информација, тие до изутрина веќе ќе бидат овде затоа треба да бидеме спремни. Неговата армија се приближува, но не знаеме во која форма и облик ќе се појави тој. - Загрижено рече едно од џуџињата.

- Шахор ќе ги остави прво другите да војуваат, тој секогаш е позади нив.  - Рече Ендомиус.

Старецот веднаш замина во високата стражарска кула со едно од џуџињата качувајќи се брзо по скалите. Кога стигна до врвот на кулата ги затвори очите и почна да кажува зборови кои само тој ги знаеше, а беа упатени кон Мирон неговиот прв наследник и чувар на Карпестата Планина кој долго време не беше помеѓу нив, но неговиот дух секогаш беше со него. Силен блесок излезе од него, а потоа се прошири на секаде околу нив формирајќи заштитен ѕид околу селото и планината издигнувајќи се високо над нив.

- Останува да чекаме долго во ноќта. -Рече Старецот.

- Да одиме назад кај останатите. - Му рече џуџето.

Тие се вратија повторно назад симнувајќи се од кулата каде армијата на џуџињата и луѓето кои беа таму за заштита се распоредуваа на секаде. Старецот знаеше дека кога ќе дојде армијата на Шахор тие веднаш ќе нападнат, а тој заедно со Виктор треба да тргнат што поскоро во срцето на Карпестата Планина да го најдат каменот и да го уништат. Секако за тоа беа информирани Јасмин и Ендомиус, а најзагрижена беше бабата Маргарет за тоа бидејќи ги чекаше многу тежок пат до високите делови на планината. Таа вечер ноќта беше мирна, а слабиот ветар едвај ги размрдуваше гранките од дрвјата. Топлите напитоци на сите им беа во рацете бидејќи и покрај слабиот ветер студот сè уште беше присутен.

- Одам до куќата да видам како се останатите и се враќам повторно. -Им рече Старецот на Ендомиус и Јасмин.

Кога влезе внатре тие сѐ уште се забавуваа со волшебните карти, а Маргарет како и секогаш правеше нешто за јадење.

- Маргарет! -Ѝ довикна Старецот.

- Повели Максимиус. - Рече таа.

- Најдобро ќе биде уште утре изутрина со Виктор да тргнеме, секој момент е важен сега. - Рече Старецот.

Маргарет колку и да се противеше на одлуката на Старецот знаеше дека тоа беше неизбежно.

- Во ред, - со натажено лице рече таа.

- Виктор, - му викна Старецот.

- Да, - одговори тој.

- Утре ние продолжуваме кон високите делови на планината, знаеш и самиот дека ти си ни еднинствената надеж.

- Доаѓам и јас, -му рече Протегус.

- Знаеш дека не можеш да влезеш низ главната порта.

- Знам, но ќе ве испратам до таму. - Рече Протегус.

- Ве оставам сега, јас морам да се вратам повторно назад. - Рече Старецот и набрзина излезе низ вратата.

Беше нешто половина час после девет, и мораа да останат надвор и да внимаваат во случај да не бидат измамени од армијата на Шахор.

- Ова ќе биде долга ноќ. - Рече Јасмин.

- Мора да успееме сега. -Му рече Ендомиус.

Додека тие разговараа пристигна и Старецот, а со него носеше една голема чаша полна со греано вино.

- Ова ќе ме стопли дополнително.

- Секогаш изненадуваш. - Рече Ендомиус.

- Ова ќе ме смири, чувствувам малку напнатост. - Рече Старецот.

Ја пикна раката во неговата наметка и извади долго луле подавајќи му го на Максимиус.

- Пробај од ова, ќе се чувствуваш прекрасно. -Му рече Ендомиус.

Го зеде лулето и веднаш го запали, а кашлањето на почеток беше неизбежно.

- Благодарам Ендомиус, - рече Старецот.

Нивните разговори се одвиваа долго во ноќта, а раздвиженоста таа вечер беше толку голема, како никогаш до тогаш. Сите беа во готовност да го одбранат селото и планината, а за тоа најгрижлив беше Старецот и мислите негови беа насочени како да му помогне на останатите.

## ВО СРЦЕТО НА КАРПЕСТАТА ПЛАНИНА

Виктор, Виктор слушаше глас додека тој сè уште спиеше. Толку беше задлабочен во сонот што едвај отвараше очи па и не беше сигурен дали сонува или некој навистина го изговара неговото име. Беше доцна во ноќта кога Маргарет го дрмаше со рацете за да го разбуде кога во тој момент полу расонет го слушна гласот на Старецот.

- Виктор време е да заминеме од овде, - не кажувајќи му ништо повеќе кажа Старецот.

- Што? Сега! - зачуден и поспан рече Виктор.

- Опасноста ни е пред врата. - Му рече Старецот.

Тој стана веднаш и се облече, а кога веќе се расони добро слушна премногу гласови како доаѓаат од надвор, а нивната силина се зголемуваше. Му стана јасно дека веќе битката само што не започнала и дека тие се тука. Маргарет загрижено му подаде нешто од јадењето да понесе со себе, а Протегус стоеше пред врата и ги чекаше со Старецот да тргнат. Немаа многу време за губење па затоа тие веднаш

излегоа, а Маргарет го прегрна и му рече да се чува добро. Кога излезе надвор Виктор високо над селото кружеа летачките птици кои беа под команда на Абел, а изгледаа премногу страшно и имаа големи канџи кои беа спремни во секој момент да нападнат. Но поради заштитата која ја имаше околу нив тие сѐ уште не беа во можност да се спуштат ниско.

- Да ја искористиме ноќта без да не забележат. -Рече Старецот.

Тие само што не тргнале ги пречекаа Ендомиус и Јасмин Лиам, а во нивниот краток разговор му рекоа што поскоро да дојдат до каменот и да го уништат, пред некој да дојде до него.

- Задржете ги колку што можете ние ќе се погрижеме за останатото. - Им рече Старецот.

- Побрзајте, -му рече Ендомиус разделувајќи се во различни насоки.

Јасмин и Ендомиус се вратија повторно кај стражарските кули, додека Старецот, Виктор и Протегус продолжија да го напуштаат селото поминувајќи низ мала рамнина која се наоѓаше помеѓу планината и селото пред тие да почнат да се искачуваат кон високите делови на Карпестата планина. Додека одеа кон планината силни светлосни блесоци насекаде се гледаа, а тоа беа непријателите кои пробуваа да го пробијат заштитниот невидлив ѕид.

- Колку долго ова може да издржи? - Праша Протегус.

- Доволно долго без силата на Шахор. - Рече Старецот.

- А колку долго ќе одиме? -Праша Виктор.

- До пред изгреј сонце треба да стигнеме. - Рече Старецот кој не беше многу располежен за муабет од што беше загрижен.

- Со Максимиус ќе стигнеме многу побрзо отколку што ќе очекуваш. - Му рече Протегус.

Тие постепено почнаа да се искачуваат, а стрмните патеки по кои одеа беа покриени со мраз и снег додека силниот ветар им го попречуваше одењето.

- Време е да ги искористиме моите тајните премини - Рече Старецот.

Само тој најдобро го познаваше теренот и целата планина, а без него никој не можеше да стапне овде бидејќи само тој имаше пристап и беше единствениот чувар на Карпестата Планина. Скршнаа од главната патека по која одеа, и продолжија по мали тесни скалести патеки кои беа стрмни, а водеа многу брзо до главниот влез во планината. Како што се наближуваа така стануваа се по уморни, а светлината постепено се зголемуваше од исток. Во меѓу време силните блесоци не престануваа, а на Старецот му беше јасно дека битката станува се по очигледна. Армијата на Дебелата Дама постојано фрлаа стрели надвор од заштитниот ѕид кон летачките птици, џиновите и чакалите, додека заштитниците на селото пак од високите стражарски кули исфрлаа топчести камени блокови за да можат да ги забават, но тие постепено ја ослабнуваа заштитата. Поминаа скоро повеќе од два часа откога почнаа да се качуваат и го напуштија селото, а тие веќе беа при крај и само што не пристигнале пред големиот влез.

- Ги качуваме последните скалила. -Рече Старецот држејќи се со едната рака за камените ѕидини. -Внимавај Виктор да не се слизнеш.

- Помогнете ми да ја поминам оваа препрека. -Им рече Старецот на останатите, а тие веднаш го фатија за рака оптегнувајќи го Старецот и застанаа на мала долгнавеста ширина окоу нив.

- Дали конечно стигнавме? - Праша Виктор.

- Да, ова е местото, -му рече Старецот.

Конечно здивнаа од тешкото и напорно качување, а ветровите кои беа премногу силни овде како да престанаа за миг. Изгледаше како да се на сосема друго место од онаа кога идеа наваму. Сè беше некако различно, а од главниот влез беа разделени со само еден и премногу тесен камен мост, додека амбисот кој се наоѓаше пред нивните нозе изгледаше премногу застрашувачки кој од време на време се јавуваше и некоја чудна светлина, а од другата страна на мостот беше големиот влез и не беше обична порта како што Виктор си замислуваше туку имаше форма на лик од глава каде требаа да влезат во планината.

- Треба да поминеме преку овој мост? -Уплашено праша Виктор.

- Без грижа, -рече Старецот.

-Протегус а што е со тебе? - Го праша Виктор.

- Ќе бидам во ред, вие само земете го тоа што е најважно, - му возврати Протегус подавајќи му ја раката и силно се стиснаа.

***

„Премногу сте слаби", - на секаде се слушаше глас на разочараност и лутина. Силна темнина ги обви и се спушти над нив покривајќи го селото и планината. Тоа беше Шахор кој му овозможи да ја симне заштитата околу нив, а неговата армија силно тргна во поход претварајќи го утрото во мрак.

„Покажи се Старецу" -се слушаше ехо на секаде. „Каде го криеш наследникот на Асорин со страшен тон го кажуваше тоа Шахор".

Сите тие зборови што ги кажа Шахор ги слушнаа Старецот, Ендомиус и Јасмин, а тие веднаш почнаа да комуницираат помеѓу себе преку мислите.

***

Додека тие се разделуваа со Протегус темни облаци се наоѓаа над нивните глави, а утрото го започнаа со многу страв и надеж. Кога Старецот ги слушна зборовите на Ендомиус знаеше дека му требаше дополнителна помош бидејќи тие беа во опасност. На тоа Старецот се сети на каменот на мртвите што му го дадоа Петмината, а тој веднаш го извади од неговата наметка и силно со двете раце го стисна изговарајќи ги имињата на Петмината.

„Езекил, Ермолај, Евстатиј, Елеазар и Евсигниј".

Прикриена светлина ги облија неговите раце, а армијата на Петмината почна да се буди излегувајќи од под земја и ѕидините на планината. Тоа беа околу петстотини духови армија кои му служеа на Петмината, а нивната борбеност како и во претходниот живот сè уште беше иста. Ендомиус само се заврте позади него, а веќе пред неговите очи се најдоа многубројната армија.

- Погледни Јасмин натаму, ова е знак дека Максимиус е тука со нас.  Рече Ендомиус.

- Е ова е знак за надеж. -Рече Јасмин.

Во истиот момент Ендомиус ги повика дрвјата за нивна помош изговарајќи ги магичните зборови, а тие со нивните дебели корени силно почнаа да се движат под земја правејќи го патот непрооден за армијата на Шахор. Дебелите корени се обвиткуваа околу непријателите држејќи ги во заробеништво џиновите и чакалите, додека Јасмин со водени топки од езерото што беше пред нив ги попречуваше летачките птици. Настана таков хаос за кратко време што никој не би посакал да се најде на тоа место. Се војуваше непрестано, а некои од нив и беа малку повредени па се слушнаа гласови на помош. Армијата на Принцезата Аканта и луѓето беа во постојана борбеност, а без нивната помош би било премногу лошо.

Откога Старецот го употреби каменот на мртвите веднаш му се обрати.

- Немаме многу време за чекање, ајде да одиме, -рече Старецот и тргнаа на кај влезот.

- Протегус се гледаме за кратко. - Му рече Виктор.

А тие тргнаа по тесниот камен мост разделувајќи се со Протегус.

- Останувам овде да го чувам влезот, се гледаме повторно тука. - Рече Протегус.

Како што тргнаа по тесниот мост Виктор едвај погледнуваше наоколу поради големата длабочина што беше под нивните нозе па додека одеа се држеше за наметката на Старецот. Како што се наближуваа започна да се помрднува влезот, а обликот кој што беше во форма на лик вграден во планината за миг ги отвори очите и устата прозборувајќи.

-Претставете се за да поминете. - Се слушна јак глас.

- Минор, -се обрати Старецот. - Јас сум Максимиус, а ова до мене е десеттиот наследник на Асорин. Во голема опасност сме, Шахор е пред нашиот праг. Мораме да го најдеме каменот на вечноста, помогни ни. - Кажа Старецот на јазик кој што Виктор не го разбираше.

- Лозинка, -рече Минор.

Еден за друг, еден за сите, сите за еден. - Рече Старецот.

Кога ова го кажа светлина блесна од очите и устата на Минор, отварајќи ја устата овозможуваји им премин.

- Ајде, -му рече Старецот, а тие продолжија кон внатрешноста на планината.

Како што го поминаа прагот, Старецот го предупреди силно да ги отвори очите и колку што може за кратко време да го најдат црниот камен на вечноста. Продолжија низ долгата патека кон внатрешноста, пријатна светлина ги опколуваше од секаде додека се движеа, а

скалите по кои одеа директно ги водеше до срцето во Карпестата Планина. Капки од вода се слушаа како паѓаат на подот, а чудните звуци што се слушаа од секаде наликуваа на тихо шепотење кое за Виктор изгледаше малку морничаво и постојано му го скренуваше вниманието. Кога веќе навлегоа подлабоко во планината Старецот му се обрати:

- Виктор доколку забележиш некоја мала чудна светлина веднаш тргни кон неа, тоа ќе биде црниот каменот.

- Секако, знам дека сме при крај со времето, но какви се тие шепотења? - Загрижено му рече Виктор.

На ова ништо не одговори но знаеше Старецот дека ова може и да биде тешко со пронаоѓањето на каменот, но секогаш се надеваше на најдоброто. Навистина се разочаруваше кога ќе помислеше дека надвор од тука се води вистинска битка и дека неговите пријатели се борат за спас на сите, но колку и да ги отргнуваше мислите сепак помислуваше на тоа.

- Внимавај да не се лизнеш, премногу е влажно. - Му рече Старецот.

- Да, да, ааа, оо, - се слушна силно викање од Виктор.

- Виктооор! - Извика Старецот.

За неколку секунди тој се најде далеку од патеката по која се движеа, подлабоко под Старецот и недоволно јасно за да го види. Стрмната надолнина по која се лизна Виктор го однесе во огромна шуплина во планината што каде и да се завртеше му изгледаше на секаде исто и без доволно светлина. Повторно го слушна неговото име како се одзива на секаде низ внатрешноста на планината. Сè уште уплашен од падот, стана и почна да ја растргнува прашината од себе.

- Во ред сум, - извика Виктор.

- Дали си сигурен? - Повторно извика Старецот.

-Да, - рече Виктор.

Не смееме да се оддалечуваме еден од друг. Дали гледаш нешто друго што треба да е кај нас довикна Старецот.

- Сѐ уште ништо, - одговори Виктор.

Додека тие се довикуваа на далеку и го бараа каменот, надвор Протегус се најде во голема заседа и проблем. Дел од чакалите и еден џин стигнале до местото каде тие се разделија и влегоа во планината, а нивното пристигнување токму тука е со помош на Шахор, бидејќи никој друг освен Старецот не можеше и знаеше да дојде до тоа место. Протегус постојано се оддалечуваше од нив и се приближуваше до влезот каде што поминаа Старецот и Виктор, а со неговата магија која ја испушташе од него полека ги попречуваше да дојдат до него. Силните светлосни кругови кои ги насочуваше кон нив полека го ослабнуваа мостот поради јачината на неговата магија, а неколку чакали паднаа во амбисот. Знаеше дека не може да влезе внатре во планината кај што се Виктор и Старецот па затоа имаше способност дел од неговиот ум да се најде таму и да го предупреди Старецот дека загрозен е влезот кај што поминаа тие.

- Максимиус, - тихо го слушна неговото име. - Морате да побрзате, тие се овде пред самиот влез. - Беа зборовите на Протегус.

Со неговото обраќање кон Старецот дел од тоа што беше насочено кон него го слушна и Минор чиј дух и душа сѐ уште беше присутна во планината, но останувавше тој надвор колку што можеше да го заштити влезот и да чека таму се додека не успеат во намерата да го најдат каменот. Во меѓувреме потрагата по каменот сѐ уште траеше, а Виктор луташе низ внатрешноста со надеж дека многу брзо ќе го здогледа. Почна да се загрижува премногу и мислеше постојано на Маргарет дали се во ред бидејќи надвор од планината битката не престануваше, а Шахор се чинеше

дека во секој момент ќе навлезе во планината и ќе го добие каменот.

„Каде ли да барам повеќе, ми треба голема помош да стигнам до него си зборуваше Виктор тихо во себе“.

Не помина долго откога си го кажа ова, а недалеку од него се издигна дух кој имаше не јасна форма и доста светеше околу него. Кога ова го здогледа Виктор му се вкочанија нозете, па си помисли дека нема да биде на добро. Премногу работи му се извртија низ глава што не знаеше што да помисли.

- Следи ме, - му се обрати духот кој веќе беше издигнат од земја.

- А ти си? - Го праша Виктор.

На ова ништо не одговори, се заврти и продолжи да се движи, а Виктор веднаш тргна по него.

- Побрзај, - му рече духот, а Виктор по него трчаше.

- Јас сум Минор, првиот чувар на Карпестата Планина. Максимиус е мојот наследник. - Му одговори духот.

Како што одеа Минор наеднаш застана и само ја исправи раката покажувајќи му ја насоката каде да оди Виктор, додека тој остана зад него.

Виктор тргна во насоката како што му кажа Минор, а тоа беше мал премин што водеше до друга просторија. На брзина замина таму и го дочека потполна темнина. Беше апсолутна тишина. Се слушаше само неговото дишење. Одеше полека низ темната просторија за да не се сопне. Како се движеше низ темната просторијата од едно мало дрво започна да зрачи светлина и доаѓаше од неговиот корен. Како се доближуваше до него светлината се зголемуваше постојано, и за момент го здогледа црниот камен на вечноста кој зрачеше од под малото дрво. Се доближи и клекна до него подавајќи ги двете раце за да го земи. Силна енергија почувствува кога го зеде со рацете и

во исто време падна благо на земјата лежејќи во бессозонание. Остана легнат на земја околу триесетина секунди кога слушна глас.

- Поседува голема моќ, време е да заминеш од тука. - Му рече Минор.

Тој набрзина стана и излезе од просторијата заблагодарувајќи му се.

- Застани, -се слуша глас. - Внимавај што ќе ти кажам сега. За да го употребиш каменот треба да го насочиш кон непријателот, а најпрво оној прстен што го имаш на себе треба да го ставиш во каменот се додека не се соединат му рече Минор.

- Во ред, но како побрзо да излеземе од овде му рече Виктор.

- Помисли само на тие што се со тебе овде и веќе ќе бидете надвор од планината. - Му одговори Минор.

Виктор за секунда тргна на кај Старецот викајќи по него, а Минор повторно исчезна оставајќи ја светлината зад него.

- Максимиус! - Извикуваше Виктор. - Го најдов, го најдов. Максимиус каде си?! - Викаше силно.

Како што одеше и викаше за миг Старецот се најде пред него.

- Виктор! - Извика Старецот.

- Ми требаше време да стигнам до овде.

- Што направи?

- Го најдов, - рече Виктор, покажувајки му го.

- Чувај го добро се додека не излеземе од тука. Ајде сега да одиме.

- Чекај, - му рече Виктор.

- Што е сега?  - Чудно го праша Старецот.

- Го запознав Минор, тој ми помогна да го најдам каменот што побрзо. Се појави во форма на дух. - Му рече Виктор.

- Минор? - Зачудено прозборе Старецот.

Тој знаеше дека Минор не се појавува тука така пред секој, па ова што му го кажа Виктор му беше навистина чудно. Бидејќи немаа време многу за разговор тој само му рече да продолжат до местото каде се разделија со Протегус за да се вратат повторно назад.

- Најдов и полесен начин да заминеме од овде без да одиме до излезот.

- Како? - Праша Старецот.

Виктор само се сети на зборовите што му ги кажа Минор, дека само треба да помисли на тие што се тука со него и веќе ќе бидат надвор од планината. Тоа и го направи, а тој со Старецот и Протегус кој ги чекаше пред влезот каде што се разделија пред да влезат во планината започнаа да исчезнуваат, вртоглава светлина кружеше околу нив и постепено се засилуваше се додека јаката светлина ја снема и остана само празна темнина на местото каде што стоеја. Мостот каде што поминаа Старецот и Виктор, а Протегус го штитеше од чакалите и џиновите од силината на кружната светлина започна да се урива, чакалите и џиновите кои стоеја на средина од него пред влезот паднаа во длабокиот амбис исчезнувајќи во него. За миг сите тројца исчезнаа од таму, а веќе се најдоа пред селото каде ја поминуваа малата висорамнина пред да почнат да се качуваат на планината. Хаосот кој се најде пред нив изгледаше застрашувачки, битката која се водеше помеѓу армијата на Шахор оставила премногу ужасна глетка. Половина од селото беше разурнато, а имаше и многу повредени. Летачките птици постојано надлетуваа над нив, додека неговите луѓе заробеници заедно со чакалите и џиновите непрестано војуваа. Дел од нив веќе беа качени на планината каде со надеж дека ќе го најдат каменот, но никој од нив не знаеше дека тој е со Виктор се додека во еден момент не започна да

се спушта темнина од пред нив одекнувајќи морничав глас насекаде околу нив.

- Вие неспособни кукавици обраќајќи му се на неговата армија. Чувствувам нешто моќно во моја близина. Предадете ми го во кој и да е. - Рече Шахор.

На Старецот веќе му стана јасно дека тој го препозна присуството на каменот, бидејќи се додека беше внатре во планината тоа беше невозможно да го осети.

- Протегус! - Извика Старецот. - Донеси ги овде Ендомиус, Јасмин и Маргарет веднаш.

Тоа беше силна наредба до Протегус за секунда да бидат овде, а тој вешто успеа да ги донесе сите тројца да бидат до Виктор.

Шахор веќе беше во нивна непосредна близина обвивајќи го целото село во темнина што со самото приближување пустошеше сè пред него. Добиваше лик на глава од змеј, а стравот преовладуваше кај секој еден бидејќи беше важна секоја секунда.

- Виктор! - Извика Маргарет и силно го прегрна.

Тие веќе беа тука по наредба на Старецот кажувајќи му на сите да застанат веднаш во круг и да го прикријат Виктор. Тој се најде во средината помеѓу Старецот, Протегус, Маргарет, Јасмин и Ендомиус, а Старецот им рече да ја ослободат цела своја сила сите петмина.

- Што е со каменот?  - Праша Протегус.

- Во мене е, - Виктор веднаш го извади од неговиот џеб.

- Дали ќе почне да дејствува со помош на нашата сила? - Праша Јасмин.

Виктор веднаш се сети на зборовите што му ги кажа Минор за каменот и како да го употреби извикувајќи кон сите.

- Почекајте! - Извика Виктор. - Минор ми спомена како да го употребам каменот.

- Минор! -Зачудено извикаа Ендомиус и Маргарет.

- Ти Старецу завршуваш прв! -Извикуваше Шахор препознавајќи го.

Толку беше блиску што стравот и паниката ги надвладеа сите што доколку Виктор ако не направеше нешто во следните неколку секунди ќе ги немаше.

- Побрзај Виктор, - се слушаше гласот на Протегус.

Тој само ја стави рака под неговата блуза и го извади синџирот од неговиот врат. Прстенот сè уште беше прикачен за него, а секако тоа беше од оставнината од неговите родители. Насочи го каменот кон непријателот, но најпрво стави го прстенот внатре во него му идеа во мисли зборовите што му ги кажа Минор. Во левата рака го држеше каменот, а како што го приближуваше прстенот до него започна да свети. Со двата прста го стави точно во средината и ја крена раката високо. Кога тоа го направи Виктор им рече на сите дека сега можат да ја ослободат својата сила за кој тој не ни беше свесен дека тоа го зборува. Толку јака светлина започна да излегува од нив насочувајќи се кон средина во Виктор, а преку него директно во каменот. Најпрво се почувствува силен одблесок од нив, а потоа силна експлозија што се ширеше на секаде околу нив поткопувајќи ги сите непријатели и оставајќи ги на земја. Светлината која почна да излегува од каменот за миг го застана Шахор. Силен глас на извикување почна да доаѓа од него, што сета темнина што беше околу нив започна да се растргнува. Извикувањето од Шахор се слушаше на секаде околу Карпестата Планината, а гневот на пораз и болка беше премногу очигледен. Сета армија на Шахор постепено ја снемуваше и се претвараше во прашина, а ветерот ја разнесуваше на секаде додека тој со последни сили се приближуваше кон нив надевајќи се дека сè уште ќе допре до каменот. Моќта која излегуваше од каменот засилуваше многу и се насочуваше директно кон Шахор земајќи му ја

последната сила што во еден момент сета темнина што беше околу нив се повлече и се вшмука во самиот камен оставајќи само прашина на секаде додека каменот исчезна од раката на Виктор останувајќи му само прстенот на дланка. После толку време се слушна тишина, а тиа останаа на земја исцрпени од онаа моќ која помина низ нив. Почнаа гласови на извикување, а тоа беше радоста што сите ја посакуваа. Веќе речи си и да немаше темнина над нив, а сонцето ги покажа неговите зраци. Сите беа во неверување дека непријателот го нема, а тие беа како во бессознание од она што се случи.

- Охх, - се слушаа гласови.

- Успеавме, -рече Протегус лежејќи на земја.

- Виктор дали си добро? - Го праша Старецот станувајќи од земјата и му се приближи.

- Виктор мил мој како си? - Уплашено зборуваше Маргарет.

- Ооо зошто баш јас, во ред сум. - Рече Виктор.

Кога ова го кажа Виктор сите се поднасмеаја со мала насмевка среќни што ова заврши добро, бидејќи без него можеше и да биде полошо. Старецот повторно се исправи на нозе, а кога виде околу него беше малку разочаран од она што му се случи на оваа место, но сепак на крајот беше среќен што на време успеаја да се спречи непријателот.

- Има премногу работи овде за да се средат и сè да се врати како што беше претходно. -Проговори Старецот и тргна кон селото кое беше во непосредна близина.

Сите едвај станаа од земја и тргнаа со Максимиус, а како што се приближуваа имаше се поголем број на ранети кои си помагаа еден со друг.

- Кога веќе успеавме би сакал на оваа попладневно сонце да се напијам шумски чај. - Рече Ендомиус.

- Апсолутно се согласувам, се придружувам и јас. - Му рече Јасмин.

Додека одеа Виктор сè уште во раката силно го држеше прстенот и после ова му стана јасно дека во него има дар кој поседува голема заштита. Го прикачи синџирот повторно за него и го стави на неговиот врат, знаејќи дека за секогаш ќе го носи како подарок од неговите родители.

Како што се приближија до селото имаше доста разрушени работи, а веќе Старецот седеше на еден камен блок. Насмевката потајно му се познаваше, но вешто ја прикриваше. Имаше многу неразјаснети работи за Старецот, како е можно Минор да му се јави на Виктор, дали непријателот Шахор за секогаш го нема. Што е со оние проколнатите и оние кои беа во заробеништво. Дали Принцезата Акната е слободна, дали Петмината повторно ќе бидат смртници и ќе го повратат кралството. Овие прашања го мачеа додека го пушеше неговото луле, но размисли дека сега не е време да се заговара за тоа. Остави малку да поужива во сонцето, и си вети на себе дека ќе дознае за кратко време.

- Што ќе правиме сега, загрижена сум за нашиот дом, каква е состојбата во селото Блур Барбариан. - Му рече Маргарет на Максимиус.

- Не е толку лошо. - Ѝ одговори Старецот.

- Кога ќе се вратиме? -Праша Маргарет.

- Овај ден ќе го направиме тоа. – Ѝ одговори.

- Но ќе ни требаат неколку денови да стигнеме до таму? - Рече Маргарет.

- Имам друг начин да се вратиме назад, -насмеано ѝ одговори Старецот.

Во меѓувреме многу од останите помагаа на секаде низ селото Агуру, но ќе требаше време сите тие рушевини да се расчистат. Остана на сонце уште долго време, се до негово заоѓање. Никој не зборуваше за она што се случи, но сите погледи беа вперени во Старецот и Виктор. Знаеја дека помеѓу нив е присутен голем волшебник, и дека неговото

доаѓање повторно тука секогаш ќе го сметат за голема радост и добредојде. Протегус со Виктор и Маргарет тргнаа на кај куќата во која беа сместени, но како што одеа понатаму едвај препознаваа дел од нив, беше непријатно за гледање.

- Би требало да сме тука. - Рече Маргарет.

Само што ова го кажа пред прагот ги пречека Абра.

- Абра! Извика Виктор земајќи ја во раце и прегрнувајќи ја.

- Мило ми е што ве гледам.

- Каде е Магнус? - Праша Виктор.

- Сè уште спие, -одговори Абра.

- Новозможно, -рече Виктор што сите почнаа да се смеат и замина да го земе со себе.

Бидејќи веќе почна да заоѓа сонцето, а ноќта постепено настапуваше па така Старецот реши дека најдобро е да заминат од тука бидејќи ги немаа условите да преспијат поради големите штети што беа направени. Се упати кај еден од главните заштитници на селото и му кажа дека потребно е оваа вечер да замине од тука и да стигне до селото Блур Барбариан и да најде одговори на некои прашања, но дека за ден - два ќе се врати повторно. Му пријде на Едномиус и Јасмин и му предложи да отпатуваат заедно.

- Максимиус вие одете, јас сам ќе се вратам до моето место со помош на моите волшебни дрва. - Му рече Ендомиус.

- Во ред тогаш се гледаме повторно брате. –Му рече Старецот.

- Јасмин, ти доѓаш со нас, нели? - Го праша Старецот.

- Да, Максимиус, - му рече Јасмин.

Тие се разделија со Едномиус и тргнаа до пред куќата каде беше Маргарет заедно со останатите.

- Бидејќи веќе почнува да паѓа ноќ време е да се вратиме назад. - Им рече Старецот на останатите.

- Каде да се вратиме? - Праша Виктор.

- Во нашиот дом, - му рече Маргарет.

- Ајде по мене, -одговори Старецот.

Сакаше да ги изненади со нивното враќање па додека одеа прашуваа како ќе се вратат, но тој ништо не кажуваше и им рече дека ги очекува изненадување смешкајќи се.

Не одеа подолго од десет минути и застанаа нешто после селото во стрмниот дел на Карпестата Планина, а пред нив беше навидум мала пештера на која никој не обрана толку внимание.

- Застанете овде. - Им рече Старецот.

Тој продолжи уште малку и се доближи до пештерата, каде од неговата уста се слушна свиркање кое наликуваше како да дава знак за нешто. Во тој миг од отворот на пештерата излегоа двата змејови Блум и Блам замавнувајќи со големите и широки крилја. Изгледаа премногу убаво со нивната темно зеленикава боја на кожата, и покрај големите канџи на нивните нозе и острите заби во нивните усти за Старецот беа најдобрите суштества кои ги имаше. Кога останатите ги видеа останаа со отворени усти, плашејќи се од нив.

- Нема потреба да се плашите. - Им рече Старецот. - Доста се пријателски расположени. –И пријде во нивна близина галејќи ги по главата и вратот.

- Ќе летаме, - изненадено и насмеано рече Виктор.

- Даа, -со насмевка го кажа тоа Старецот.

- Максимиус, - се слушна глас од Маргарет.

- Ќе бидеш сигурна, без грижа. -Ѝ рече Старецот намигнувајќи.

- Уште една авантура, -си прозборе Абра.

- Јасмин, ти заедно со Маргарет и Абра заминувате со Блам, а јас со Виктор и Протегус одиме со Блум. -Рече Старецот.

- Во ред, - му рече Јасмин и почнаа еден по еден да се качуваат.

- Убав лет и се гледаме во селото Блур Барбариан. - Низ насмевка на сите им рече Старецот.

- Одимее, -и силно свирна Старецот, а Блум широко ги отвори крилата и замавна со нив оделувајќи се од земјата. Веднаш позади него летна и Блам од каде се слушаше извикување на страв. За миг се вивнаа во небото каде селото Агуру беше длабоко под нив, а скоро беа на иста височина со Карпестата Планинина. Погледот за Виктор беше неверојатен, што за прв пат доживуваше вакво нешто, а бескрајното чисто небо му даваше бесконечен поглед кон хоризонтот.

- Пред да стигнеме сакам да го видеш од небо Скопје како изгледа. - Му рече Старецот.

- Што ако виде некој? - Рече Виктор.

- Никој нема да може да не виде.

- За кратко ќе ја поминеме волшебната граница пред повторно да се вратиме назад. - Рече Протегус.

А змејот Блум силно се вивна каде го насочи Старецот разбивајќи ја волшебната граница од брзината на летање.

- Уухууу! - Силно извика Виктор. - Па ова е прекрасно да се види.

Летаа над Скопје каде светлата од градот силно блескаа, сето тоа го потсетуваше на местото каде беше претходн и живееше. Си мислеше во себе да знаеја неговите школски другари каде е сега и тие би го посакале истото. Завртија два круга околу градот, а веќе змејот Блам започна постепено да се спушта и повторно навлезе во оној волшебен свет во скриено село Блур Барбариан. Го

здогледаа од недалеку замокот кој се издигнувапе над селото, а пред да слета направи кружно движење околу него што пред да допре на земјата замавна неколку пати со крилјата кревајќи прашина околу нив.

- Ова беше прекрасно. - Рече Виктор.

- Ќе имаш прилика уште многу пати да го искусиш ова, - шепнувајќи му Протегус, а Виктор само со насмевка му возврати.

- Останете да преспиете оваа вечер овде во замокот, утре ќе појдите во куќата. - Им предложи Старецот.

Тие сите се сложија на предлогот на Максимиус и влегоа внатре каде ги чекаше добра вечера за добар сон после онаа што го имаа како товар на себе. Колку и да бегаа од тоа сепак беше длабоко во нив како сеќавање. Но кога веќе беа во замокот и помина лошиот дел, чувството на леснотија го осеќаа во нив. Останувашe таа вечер да уживаат во убавата вечера и пријатна топлина која им се пружеше, а тоа и го направија со добар разговор и насмевки во ноќта.

## ПОВТОРНО ВО УЧИЛИШТЕ

Помина скоро цела недела откога повторно се вратија во замокот, а тие уште утредента по преспиената ноќ во замокот се вратија во домот на Маргарет. Имаа многу работи што требаа да ги завршат, бидејќи беше доста неуредно внатре од насилното влегување на следбениците на Шахор. Сите во скриеното селото Блур Барбариан си помагаа еден на друг и си раскажуваа како непријателот ги уништувал нивните куќи со намера да дојдат до посакуваното. Муабетите кои што ги водеа беа посебно насочени кон Старецот и Виктор, бидејќи од глас на глас се слушаше дека Шахор и неговите следбеници ги барале токму нив и дека тие биле клучни во неговото

воздигнување, а сепак тие успеале мудро да го победат. Тие денови беа апсолутни победници и сите очи беа вперни во нив. Виктор тие денови се стекна со многу пријатели и другари бидејќи го сметаа за многу храбар во неговото патешествие и одлука да се придрижи кон сето ова.

- Виктор ова ти е последен ден од твојот школски и зимски распуст. - Му рече бабата Маргарет.

- Да знам. Би сакал да потрае уште неколку денови.

- Ќе имаш прилика повторно да се вратиш, -насмеано му рече Маргарет.

- Може да излезам надвор и да си поиграм со моите нови другари?

- Оди, оди слободно ова ти е последен ден. - Рече Маргарет и го испрати до вратата.

Тој веднаш излезе и замина да си поигра со неговите нови другари, а нивната забава и дружба траеше цел ден, а тој уживаше во прекрасната забава. Го носеа на места низ селото кои прв пат ги гледаше, а сите тие локации беа волшебни и скриени бидејќи овде сѐ беше магично. Го посетија и школото каде останатите деца учеа овде, а се наоѓаше недалеку од селото потскриено во шумата, со невидливи скали кои водеа внатре во него. Скоро сите од нив веќе го знаеја за кој станува збор па постојано му пријдуваа до него и го прашуваа за неговото патешествие.

- Остани овде да учиш со нас заедно, -му рече едно од децата.

- Би сакал, но морам прво да се вратам назад да ја довршам школската година. - Му рече Виктор.

- Ние ќе те очекуваме, - му рекоа новите другари.

Тоа беше прекрасен ден за Виктор бидејќи сите му посакуваа повторно добре дојде овде за некое време. Тие продолжија со играњето назад кон селото правејќи метеж низ улиците, но сите беа среќни и радосни дека нивните деца се тука со нив и никој не недостасува. Трчаа како луди

низ тесните улички кои се наоѓаа помеѓу куќите, но тие забораваа на сè и дека треба да си одат дома. Играта преовладуваше над нив, па како и сите млади никогаш не е доволно за играње и дружба. Бидејќи по полека започна да се стемнува, а и со заоѓањето на сонцето стануваше се по ладно, па дел веќе заминуваа во своите домови што нивните родители инсистираа на тоа. Па како се разделуваа со Виктор му посакуваа се најдобро и му кажуваа дека би сакале повторно да се видат. Тоа беше исклучително добар момент за тој пак да се врати тука. Како што се разделуваа со останатите тој на крајот остана сам пред да влези во куќата на Маргарет, а глас од зад него му се обрати.

- Многу храбро постапи. Твојата среќа е и наша, - му рече духот на Блур Барбариан.

А тој веднаш се заврти не знаејќи што да каже.

- Уште на почеток видов нешто големо во тебе, се надевам дека мудро ќе го искористиш. Можеби ти си следниот чувар. - Му рече духот исчезнувајќи во темнината.

- На што чувар? - Изненадено рече Виктор.

Но тој не успеа да добие одговор, бидејќи духот исчезна брзо, а тој ќе требаше сам да го дознае и испита тоа. Си помисли во себе, сепак оваа порака и треба да значи нешто, но можеби е рано да донесува заклучоци па така продоложи кон куќата на Маргарет. Само што пристигна во куќата на вратата го пречека Старецот кој разговараше со Маргарет, а таму беше и Абра покрај каминот.

- Виктор си дојде, како си помина со новите другари? - Го праша бабата.

- Прекрасно, среќно, -одговори тој. Шетавме насекаде, а за прв пат го видов и училиштето во кое учат тие.

- Можеш и ти да бидеш овде ученик. - Му рече Маргарет.

- Би сакал навистина, -одговори Виктор.

- Виктор ти благодарам за сè што направи за нас, дојдов овде да ти посакам убав почеток на школо, ние повторно се гледаме. Јас сега морам да заминам. - Му рече Старецот.

- Благодарам, но каде ќе одите? - Праша Виктор.

- Заминувам на пат, да дознаам некои работи и прашања што ме мачат.

- Кога идев наваму повторно ми се појави духот на Блур Барбариан. Ми спомена нешто дека можеби јас ќе бидам следен чувар, но не ми појасни на што. Исчезна за миг. - Рече Виктор.

Кога ова им го кажа Виктор тие ништо не одговрија, само се погледнаа во очи Старецот и Маргарет.

- Не грижи се, тој е луд дух, -благо насмевнувајќи му се Старецот и уште еднаш му посака сè најдобро и на брзина излезе од таму.

- Не грижи се мил мој, ајде да уживаме сега, утре се враќаш повторно во школо. - Му рече Маргарет.

Па така и направија, оставија таа вечер на ништо друго да не мислат и да уживаат во топлата и пријатна атмосфера заедно со Абра. Нешто подоцна му се придружи и Протегус кој многу се приврза на Виктор и го засакуваше се повеќе поради неговата искреност и храброст. Секако таму беше и Магнус кој на Виктор му стана омилено милениче бидејќи знаеше да го развесели во било кое време дури и кога беше тажен. Слатките колачи со цимет кои ги јадеа таа вечер ги направи уште повеќе среќни бидејќи рецептот на Маргарет беше магичен и неодолив за секој еден.

***

Уште пред да заѕвони алармот за будење на Виктор веќе му беа отворени очите. Си помислуваше во себе како ќе биде кога ќе се врати назад во домот. Имаше чувство на

мала возбуда дека повтроно се враќа кај неговите школски другари, но кога веќе знаеше дека тука е неговата вистинска фамилија, неговата вистинска баба сакаше и да остане на некој начин. Стана од креветот и си ги подготви неговите лични работи, но прво што стави беа книгите што му ги купи Маргарет. Имаше голема желба со себе да го земе и Магнус, но знаеше дека тоа е невозможно и никој не смееше да знеа за тие работи.

- Виктоор, - извика бабата. - Време е да заминеме, но најпрво те чека појадок.

- За кратко сум готов и се симнувам.

Тоа утро денот започна со силно сонце, а кога се симуваше по скалите го пречкаа Протегус и Абра што тие и воопшто не заминаа од таму претходната вечер. Во рака го пречекаа со топол чај и вкусни благи пецива на кој и самиот не можеше да одолее.

- Се гледаме повторно нели? - Им рече Виктор на Протегус и Абра.

- Тоа може да го направиме уште оваа вечер, - му одговори Абра насмевнувајќи му се.

- Секогаш ќе бидеме тука за тебе Виктор. - Му рече Протегус.

- Бидејќи не можам со себе да го земам Магнус да го видам пред заминам. -Рече Виктор.

Му се приближи до него држејќи ги неговите нежни гранчиња, но се чинеше сонот го надвладеал Магнус па не се ни обиде да го разбуди.

- Се гледаме повторно пријателче мое, -тихо му рече Виктор на Магнус.

- Ах каде се гледаме повторно, заминуваш? -Рече Магнус.

- Ох, па ти не ни спиеше воопшто, - рече Виктор смејќи се на цел глас. - Ќе дојдам пак - насмевмувајќи му се.

Бидејќи немаа многу време тие веднаш заминаа и повторно се упатија кон тајниот премин кога доаѓаа за прв пат тука. Толку брзо му помина времето како да беше вчера поминал низ преминот. Маргарет го испиша магичниот круг, а тие повторно поминуваа низ љубопитните цветчиња Узри и за кратко се најдоа во голема бучава. Секако тоа беше утринското раздвижување на градот, што и да го заборавил звукот на толку народ. Се качија на првиот автобус што стигна и заминаа кон домот каде што беше сместен Виктор. Додека одеа постојано мислеше за тоа што го доживеа за време на зимскиот распуст, но секако за него беше едно големо доживување и сега немаше потреба од грижа бидејќи со него беше неговата баба. Се слушна звук од автобусот дека наскоро застанува пред домот, па сите патници да се припремат за слегување.

- Ова е нашата станица, ајде да станеме, -му рече Марагарет.

Тие излегоа од автобусот и ја преминаа улицата упатувајќи се кон домот.

- Виктор овде те оставам јас, а ти продолжуваш внатре. И не заборавај дека ме имаш мене во било кое време. Кога и да посакаш може да дојдеш повторно во селото, секако ако сакаш ќе можеш и да продолжиш да учиш таму. Те сакам мил мој. - Му рече Маргарет и се прегрнаа силно.

- Се гледаме секако, - ѝ рече тој и се разделија кон различни правци.

Чувствуваше малку тага, но зборовите кои му ги кажа Маргарет му даваа многу надеж за понатаму. Како што се приближуваше кон домот му идеа звуци на препознатливост, гласовите кои доаѓаа од таму почна да ги препознава, а прво што го виде беше неговиот другар Том и набрзина истрча кон него.

- Тоом! -Извика Виктор.

- Виктоор! - Рече Том и силно се прегрнаа.

Сите што беа таму имаа што да кажуваат за нивните доживувања и како си поминале за време на зимскиот распуст. Сите се поздравуваа бидејќи се немаа видено повеќе од две недели. Олга стоеше на влезот и ги поздравуваше како што идеа.

- Навистина е прекрасно кога домот е толку полн и бучен со овие прекрасни деца. - Рече низ насмевка Олга. - Слободно можете да одите во вашите соби, а утре ќе разговараме како си поминавте, -им рече таа на сите останати.

- Виктор како си помина? - Го праша Том додека се качуваа по скалите на кај нивните соби.

- Доживеав прекрасно патување и искуство, ја најдов мојата фамилија, запознав нови пријатели. Новата школска година ќе ја започнам таму, навистина би сакал повторно да се вратам на тоа место. - Му рече Виктор.

- Навистина! - Изненадено рече Том.

- Ќе го продолжиме разговорот во собата, ќе имаме за што да зборуваме. - Му рече Виктор низ насмевка.

А тие продолжија да се качуваат по скалите прегрнувајќи се како најверни другари кои допрва ќе имаат за што да си кажуваат уште многу, многу денови.

**Содржина**



**Посебна благодарност до Општина Кавадарци,
Кожувчанка ДОО Кавадарци и
мојот пријател Ангел Петров за
финансиската помош и поддршка што го
овозможија излегувањето на овој роман**

